Ван Белд

Ова е денот.. -помисли Ван Белд привршувајќи со бричењето и зјапајќи во огледалото, проучувајќи ги своите црти. Неговото лице беше сериозно, потсетуваше на лице на човек кој доживеал нешто ужасно, но сепак и покрај ослабените образи и истакнатите јаболчници неговите очи зрачеа нешто неодредено наместо страв или самосожалување. Дигнатата брада и собраните очи го оставаа впечатокот на студенило, исто онакво студенило какво што поседуваат фотографиите на индијанските поглавици.

Тоа утро беше ужасно, не беше посебно и не се случуваше ништо посебно и токму затоа беше ужасно, бидејќи беше како и секое друго. Овојпат беше друг понеделник.. барем тој почна да го доживува како нов почеток..

Ван не ни забележа кога точно се беше пресекол при бричењето, но знаеше дека крвари.Таа слика кажуваше многу повеќе.. 5 часот наутро а тој стои мокар, исчешлан и полу гол во тоалетот во истото станче од пред 5 години.. само што овојпат се погледна од страна и конечно забележа колку всушност вистински осамено крварел без свое знаење.

Забележа дека таа презаситеност го беше натерала цврсто да ги стисне тупаниците и забите,

помисли дека можеби навистина со својата натпросечна висина и широки раменици мора да изгледаше страшно, се почувствува како некој збудален ѕвер.. колку само смешно му падна тоа..

Немаше тогаш време за размислување за ништо друго освен бегство. Не можеше да ја поднесе помислата дека станал половина час порано за да не задоцни на работа, колку само беше бедна помислата дека буквално до вчера стануваше редовно и покрај своите размислувања. Работеше во еден таканаречен ресторан. Тоа беше место кое преставуваше збиралиште за пијаниците. "Ресторанот" за Ван беше нешто како место со бар зад кој се подготвуваше јадење како и пијалоци. Секако местото имаше свои

редовни "гости" кои повеќе плаќаа со потписи за должење одошто со вистински пари но затоа тие никогаш не преставуваа проблем. Со оние кои немаа мерка во пиењето и кои правеа неред и "им пречеа на другите гости" се справуваше Ван Белд. Поради својата висина и силните рачишта многу лесно излегуваше накрај со пијаниците, токму тука неговата професија на послужител, келнер или како веќе да се конкретизираше тоа, излегуваше надвор од употреба. Работеше во смени, дневни и ноќни.. градот беше таков што алкохоличарите можеа да се видат пијани и преку денот колку и преку ноќта, а добро ќе беше само алкохоличарите да беа едниствените.. На никаков начин не уживаше во таа работа, не беше особено склон кон насилство а гледајќи ги пијаниците ни на крајот од паметот не му доаѓаше да се здружи со чашите. Проблемот беше што немаше пријатели. Немаше со кого да се насмее за случките со пијаниците освен со сопственикот на локалот, кој беше дваесетина години постар. Деновите ги преспиваше од изнемоштеност а ноќите работеше а често се случуваше и обратното. Во своето родено градче од 16наесет работеше во фабрика за тутун, тоа му се чинеше без иднина и затоа дојде овде. Големиот град.. колку мал, мал град. Во овој град никој не се грижеше за никого.. ништо не беше различно.. секој гледаше за себе.. секој гледаше и малку повеќе одошто само да си го обезбеди лебот.. несвесно и Ван Белд научи како да биде таков.. човек кој работи како машина на парички.. стави паричка и тој ќе светне.. немаше никого и не цимолеше околу тоа. Го прифати тоа. Сепак осаменоста со годините полека, полека го гризеше одвнатре со своите мали цврсти вилици кои беа премногу мали и неважни за да се забележат. Тој го чекаше летото, а додека го чекаше летото, неговото лето-неговата младост полека му се слизгаше низ прстите а низ празните раце одвреме навреме ќе го почувствуваше скокотот на хартивчињата кои ја обезбедуваа неговата егзистенција. Но тој беше заглавен таму сам себе не давајќи си можност за ослободување. Сега му беше смачено, конечно дојде денот, не можеше да продолжи да спие бидејќи тоа ќе значеше несоочување со ужасот. Ја облече кошулата но овојпат за првпат по 5 години не стави вратоврска, натнувајќи го сивото старо палто најбрзо што можеше излета низ вратата неможејќи веќе да ја поднесе гледката на малата уредно средена кутија соба.

Неможеше да се смири ни симнувајќи се по скалите, забележувајќи ги по којзнае кој пат жолтите масни наслаги на старите излупени ѕидовите, забележа и дека нема оставено млеко пред вратите. Се беше навикнал наутро на излегување да ги гледа белите шишиња кои како да беа знак дека некој се разбудил пред него. Во таа одвратна, огромна, црвена зграда како и секоја друга во неговата четврт имаше деца чии родители даваа дел од своите мизерни плати на ретките млекари кои доаѓаа од периферијата на градот. Овојпат случајно се беше разбудил половина час пред млекарот. Пред сите.. стоеше на тротоарот.. како да се беше разбудил во некој напуштен град, улицата беше тотално празна и изгледаше многу поширока од обично.. немаше никакви звуци освен можеби птиците и кучињата скитници кои штотуку се будеа и се разлајуваа исто толку осамено како што завиваат волците во дивината на полна месечина.

И порано ја имаше забележано сината светлина на денот во 5 наутро. Се´ имаше впиено прекрасна светло сина боја, како небото буквално да се спуштило по ѕидовите на старите згради и по рамнината на сувата улица и тротоарот. Тоа беше доба кога ноќта преминуваше во ден но без присуство на сонцето. Се сети дека последен пат кога уживаше во сината утринска светлина тоа беше на едно летување на море.. лето.. седеше покрај брегот и разговараше со пријателите. Се сети колку само убаво се чувствуваше тогаш. Толку јасно се сеќаваше како вистински да ги слушаше брановите и галебите, дури го почувствува и солениот ветер само што некако тешко му дојде да се присети на своите пријатели. Не му беше важно веќе. Вчера можеби и ќе жалеше по некого, но сега навистина не му беше важно.

Не беше лут, но беше огорчен. Додека чекореше ладниот градски ветер полн со смог му ги замрзнуваше ушите, а неговото лице остануваше безизразно како да е несвесно за присуството на ветерот. Петтиците го убиваа, веќе две години ги носеше истите чевли кои кога мораше да чекори подолго му ги раскрвавуваа петтиците. А често се движеше пеш, воедно брзајќи, трчајќи. Овојпат не брзаше никаде.  Шеташе, уживајќи во начинот на кој го убиваа чевлите. Уживајќи во начинот на кој растеше неговата слобода. Не одеше никаде, со никава цел освен тоа да не биде каде што беше дотогаш.

Не сакаше да верува дека се чувствува осамен, не сакаше ниту да го поистоветува своето однесување со депресија туку со бес кон неа. Не чекореше брзо, а сепак оддаваше впечаток дека под дејство на огромен притисок во неговите згрчени рамена, раце и врат се складирало огромно количество на енергија. Чувствуваше празнина, душевна шуплина.. како и секогаш го направи она што го правеше секогаш кога на 5 минутните работни паузи ќе се појавеше таквото чувство.

Убаво ја погали цигарата кога ја смести во устата, слушајќи го пуцкањето на пламенот кој се меша со сувиот тутун, чувствувајќи го мирисот на сладкиот отров уживаше во тој акт на опуштање. Пријатното споро вдишување и издишување не можеа да го смират неговиот полугнев, ниту пак малата вртоглавица која се појавуваше на почетокот на секоја цигара.. продолжи да се движи се додека неговата цигара не дојде до половина. Застана пред некое место каде што се градеше зграда. Ги набљудуваше металните арматури, бетонските блокови, оставените цигли и другите градежни материјали.. или барем она што го оставиле крадците кои предходната вечер ја срушиле оградата.

Можеби тоа биле и некои од работниците.-помисли во себе.Тоа воопшто немаше да го зачуди.. но тоа не беше негова работа.Се додека не го засегаше него беше во ред.. сега некој ја прекина неговата пријатна прошетка, во него се судри некаков питач.

Агх, ках, ках, се извинувам, се извинувам господине.Скоро сум слеп, не гледам убаво.. извинете.. да.. да.. даха.. дали, дали .. може една цигара, можеби не гледам најубаво но знам дека пушите хехе хех..- и Ван се насмевна. За првпат тоа утро се насмевна. Тоа малку го збуни стариот полу слеп питач, кој со својата извештачена насмевка се ѕвереше глумејќи болка.

Да, секако повели.-изговори нудејќи му цигара.

Имате оган?

Имам. - рече одемерувајќи го неговото средовечно гнасно неизбричено лице и чуствувајќи го мирисот на алкохол од неговата уста.

Благодарам господине, знаете јас сум малку пијан, не пијам често ама сега сум пијан..пиев цела ноќ..  ќе може да добијам уште една.. за подоцна.. хе хех знаете како е.

Да знам како е.-уште еднаш се насмевна подавајќи му ги цигарите.Старецот питач како да забележа нешто претерано чудно во таа насмевка. Имаше нешто на тоа лице што не се совпаѓаше со насмевката. Како едноставно да се изобличуваше во некое суштевство со чуден сјај во очите. Одеднаш питачот го облеа ладна пот, неговиот соговорник го беше грабнал со своите крупни раце и го беше треснал со грбот на оградата од градилиштето.Питачот беше преплашен.

Моето портмоне.. веднаш!-изусти Ван низ стиснатите заби.

Питачот полека од џебот на својот валкан, долг, стар шинел го извлече портмонето. Ван му го истегна од машката дланка која треперешe од страв, додека со својот лакт притисна на питачовиот врат.

Добро ги знам таквите како тебе!!

Пијан си ама рацете сеуште дрпаат по туѓите палта или и самиот не знаеше?

Ова ли го сакаше?

Види го тогаш!

Погледни наваму!

Гледаше ли што можеш да украдеш од мене!?

Нема веќе ништо за крадење овде, го разбираш ли тоа!!? - викаше ширејќи го неговото празно портмоне пред очите на питачот."Слепиот" питач зјапаше со ококорени очи се до моментот кога Ван го ослободи. Уште неколку секунди го набљудуваше питачот кој се обидуваше да земе воздух, во еден момент питачот се исправи и исчезна исто толку неприметно колку и што се појави. Му беше смачено од тие проклети разочарани пијаници..

Гневот повторно се покажа како оправдан.

Не се мачеше со мислење околу тоа колку правилно постапил со крадецот. Таквите ситоации не беа ретки а неговата совест беше чиста. Забележа дека изминале два часа по таа случка. Два часа во една осамена утринска прошетка. Мислеше на престојниот ден. Тоа беше денот, денот кога се случуваше она кое од секогаш го посакуваше. Во тој момент требаше да биде на работа.. реши да не оди затоа што едноставно така се чувствуваше.

Беше среќен поради тоа, беше среќен бидејќи гледајќи зад себе се почувствува слободен. Кога стана свесен дека нема веќе цигари се присети на библиотеката. Таму пушењето беше забрането, но тој ионака никогаш предходно немаше време да престојува во читалните. Во него одсекогаш гореше огромна љубов кон книгите, а единственото нешто за што имаше време да го прочита во текот на денот беше едната иста книга која ја прелистуваше пред заспивање веќе половина година. Не можеше ни да се сети на самиот наслов на таа книга а камо ли на нејзината содржина, но добро паметеше дека и´ фалеа кориците.

Му изгледаше како добра идеа. Отсекогаш сакаше да се обиде да го направи ова кое го правеше сега.. да избега од се´ и да побегне буквално во компримисот на туѓата и неговата фантазија во компромисот наречен книга.

Оваа улица, неколку квартови погоре од неговата, беше преполна со луѓе луѓе кои брзаат, трчаат, потрчнуваат и се буткаат за да влезат во преполнетите желки-трамваи. Колку само му беа смешни тие суштевства. Ги набљудуваше нивните загрижени изрази на лицата на ист начин како што човекот насмеано го набљудува збунетото куче. Ја пресече толпата и се упати кон широките мермерни скали од градската библиотека. Вработените штотуку беа почнале со работа. Изгледа дека притисокот на нивната работа која воглавно се засноваше на пиење црно кафе и правење беспотребни, празни разговори наутро им паѓаше толку тешко што "чувствуваа несовладлив напор" и одвај се движеа. Пред него се појави една дебелкаста жена чие лице беше скиселено поради тоа што морала да ја изгаси својата недопушена цигара.

Добар ден, сакам да изнајмам неколку книги.

Што ти треба? -изговори библиотекарката како да и´ згрешил нешто.

Ќе може да разгледам?

Имаш членска книшка?

Не, немам.

Изнајмувањето на книги без членска книшка е недозволено. Исто така забрането е  и изнесување на книгите надвор од библиотеката.

Колку чини таа ваша членска книшка?

Стотка годишно.

Ван Бел се почувствува мизерно поради фактот што вакви суштевства како оваа проста жена ги скрнеавеа библиотеките со своето присуство.

Тогаш нека бидат сто.. - се наведна завратувајќи ја ногавицата од пантолоните, од внатрешноста на неговите волнени чорапи се појави едно купче пари од кое се одвои едно хартивче на кое со големи бројќи јасно пишуваше "100". Таа навика да ги чува парите во чорапата а сепак да носи празно портмоне многупати го беше спасила од сомнежот групите на на крадци кои се обиделе да го ограбат во неговото сопствено соседство.

Име и презиме?

Ван Белд.

Добро, парите ваму. Одбери си ги книгите, смееш да земеш најмногу три, но каков што те гледам тебе и една ќе ти биде премногу, знаеш каде се читалните.. - заврши библиотекарката подавајќи му некаква картонска картичка на која набрзина беше нашкртано неговото име.

Многу сте љубезни. -одврати тој пред нагло да и ја истргне картичката од прстите. Колку беше се´ тоа беше бедно и глупаво. А недостасуваше само малку добро однесување од нејзина страна за се´ да биде во ред. Но не му беше грижа, не можеше да стори ништо да ја промени таа жена и веднаш се помири со тој факт.

Седнувајќи во читалната како да го обзема некое чувство на огромно спокојство. Се беше тивко и смирено. Не помина долго пред читалната се наполни од студенти. Сепак како ништо да не се промени. Секој се трудеше да биде што потивок и да си ја гледа својата работа, со цел да не се загрози удобноста на тие околу нив. Не почна веднаш со читањето. Отсекогаш сакаше да се најде на тоа место, со тие луѓе.. уживаше во ситоацијата. Одсекогаш сакаше да се школува понатаму.. но беше приморан на спротивното, сепак тоа не беше негов избор. Им се восхитуваше на студентите кои ја имаа можноста, кои ги имаа парите. Имаше и тој повремено пари, но никогаш доволно за да стане студент. Затоа и ги почитуваше книгите. Книгите беа единствените кои можеа на евтин начин да го образуваат. Отсекогаш сакаше да може да ги чита и конечно тој ден тоа стана возможно.

Ова беше точката на пресвртница во неговиот живот, конечно неговите мали соништа почнаа да се исполнуваат.

Ја отвори првата страница и толку се задлабочи во читањето што тотално заборави на работите кои го правеа несреќен.

Преседе часови и часови полнејќи ја главата со содржината од книгата. Дури и се зачуди како можеше во неговото психичко отсуство неговото тело да остане седнато во исправена неподвижна состојба. Како да се рабуди од некој пријатен сон во моментот кога ја стави црвената трака на две третини од книгата. Веќе беше пладне. Ова беше негов ден. Правеше што сакаше, одненадеж доби огромна желба за движење, едноставно стана ја врати книгата и излета од старата градска библиотека со иста брзина како што утрината излета низ вратата од својот стан. Сакаше да се

почувствува вистински слободен, сонцето буквално пукаше иако беше есен, стана толку топло што го соблече своето палто. Се упати кон паркот, доволно пешачеше утрината за сега да се почувствуа малку уморен па дури и гладен но едноставно повеќе гладуваше по гледката на природата. Размислуваше.

Барем овде и сега се чувствуваше слободен. Немаше ѕидови кои го заробуваа или пак луѓе кои го условуваа - најпрво седна на тревата а потоа се опружи колку што е долг и широк. Уште малку издржа да позјапа во заслепувачката сончева свелина која се пробиваше низ полу густите крошни од високите тополи во паркот. Ги затвори очите, но не за да заспие. Можеби беше навистина истоштен, но темнината го опушташе. Како да слушаше некаква радио - драма на неговото лице се отцрта тенка насмевка. Звуците му донесоа слики, под капаците можеше да ги види силуетите на малите распалавени наоблечени дечиња кои им додеваа на своите баби, кучињата и нивните господари кои ги караа поради непослушност, ги слушаше птиците над сопствената глава и го воспримаше мирисот на тревата. Во таа положба ушите му беа скоро допрени до тлото и можеше да ги чуе заедничките чекори на како што претпоставуваше тој заљубените парови. Денот беше премногу сончев и едноставно таквото расположение особено во паркот беше веќе очекувано. Многупати беше поминал низ паркот во брзање предходно за него тоа беше само една ширина со бедно езерце и многу дрва полни со птици кои сеат измет наоколу. Овој пат застана и тоа застана многу бавно и многу внимателно се заврте околу себе додека разгледуваше. Несвесен, тотално несвесен што се случува со него.

Сонцето беше силно и се почувствува како да лежи на некоја пространа златна плажа. Топлите зраци му ги печеа очните капаци, челото и образите а тоа кај него предизвикуваше огромно чувство на пријатност. Изгледа дека помина околу половина час пред да се освести од таа безсвесна состојба.. но очите му останаа затворени. Како да не размислуваше за ништо, постоеше само сончевата светлина која под влијанието на облаците ги менуваше нијансите во мракот на неговите затворени очи.

Одеднаш нешто му капна на раката, помисли дека не е ништо или дека можеби му се причинило. Но уште една капка го погоди во окото и тоа го натера да се исправи. Се спремаше дожд но сепак сонцето не се менуваше. Ниеден облак не се испречи пред неговиот пат. Во седната положба повторно ги затвори очите, капка по капка, се почесто и почесто го чувствуваше дождот на својата кожа а сонцето сеуште грееше силно. Како тој да го контролираше дождот. А вистината беше дека тој буквално уживаше во дождот, дождот кој од едно пријатно пецкање се претвори во вистински пороен дожд. Буквално истураше наоколу додека присутните се обидуваа што побрзо да избегаат од непријатното голикање па дури и удирање на ладните капки. Луѓето бегаа. Некои се смееја, некои сериозно се лутеа, земајќи ги децата во рацете како да не им дозволуваа да го засакаат дождот.

Во таа турканица каде сите шлапаа во свежата кал бегајќи кон домовите, Ван се исправи. Гледката која го воодушеви беше чудесна, зјапаше во малото езерце дождот оставаше некаква чудна контура која постојано се менуваше на басенската површина. Единствено тој не трчаше. Или барем така помисли тогаш. Беше толку уверен дека останал сам што имаше впечаток дека можеше и да се шета без алишта се додека трае дождот. Уживаше во начинот на кој ја чувствуваше тежината на капките на своите трепки. Се чувствуваше навистина посебно, но не беше сам.

Вие не бегате? - му се обратија љубопитно еден заносен пар на крупни очи. Околу очите можеше да се забележи прекрасното лице на девојката чија накисната црна коса паѓаше до рамениците. Сонцето и даваше чуден одблесок на таа коса која потсетуваше на црн водопад.

А зошто би бегал? - одврати како да ја знае од порано.

Па поради дождот.

Сеуште има сонце, нели?

Вие зошто не избегавте?

Поради вас.

Ве забележав уште кога пристигнавте. Вие очигледно не ме ни погледнавте.. читав книга на клупата наспроти вас уште пред да заврне, штета што неможам да продолжам со читањето. Ве забележав кога легнавте на тревата, кога сите се загледаа во вас како да ве прекоруваат а вие се однесувавте како да не постојат. Тоа ми се допадна.

Незнаев дека сум сторил толку многу. - одврати Ван.

Моето име е Ена. - подаде рака зјапајќи длабоко.

Ван.

Би сакале ли да одиме на кафе? - го запраша таа.

Не сакам да одиме на кафе, но сакам да те запознаам. - Ван подзастана, не му се веруваше дека и´ го рече тоа, мора да се почувствува толку близок со неа што веднаш почна со својата проклета бескрајно искрена директност. Но тоа не беше стариот Ван. Стариот Ван ќе ја културно ќе ја прифатеше понудата за кафе. А кој беше тој нов Ван, ни самиот не знаеше бидејќи и тој штотуку почна да го запознава..

Не ми се обраќај со вие.

Да во право си. -одговорија црните очи.

Почнува да застудува. -рече откако го почувствува ветерот на неговите влажни дланки.

Немој да ме сватиш погрешно но не смеам да се расфрлувам со пари. Тоа е причината зошто ја одбив понудата за кафе. Ионака не сакам да одам во кафетерии.

Зошто?

Работев во едно место слично на кафетерија. Во еден "Ресторан".

Сега што работиш?

Сега.. сега сум слободен. Од денеска решив да прекинам со работата. Ти?

Работам тука во центарот, во редакцијата на "Дневен печат" ги преведувам вестите од светот..

Преведуваш од англиски?

Да..

Тоа беше јазикот на кој говореше целиот свет-еден заеднички формален јазик. Англискиот јазик беше редовен предмет во задолжителното образование.(како дел од спонтаната американска колонизација) Ван Белд имаше посебен талент за тој јазик, како нешто што му останало од дете, но навистина му беше смачено по којзнае којпат да се истакнува и да се фали со нешто во што не веруваше во целост. Затоа и се сепна, пред да ја продолжи истата тема.

Токму од ваков вид на разговори сакам да побегнам.-одсечно ја прекина во зборувањето.

Ена се насмевна, чекајќи Ван да продолжи со зборувањето.

Често доаѓаш во паркот?

Да секогаш кога можам, сакам да сум во зеленило. Денеска земав слободно попладне од работа. Денот е посебно чуден..

Да. Ретко се случува да врне и истовремено сонцето да грее како сега. Јас првпат сум во парков, има нешто што не ми се допаѓа овде.. дрвата и тревата се садени по план како во некоја приватна градина. Подобро е кога си на тревата одошто на патчињата од асвалт..

Токму поради тоа и ти пријдов Ван. Го почувствував тоа што штотуку го рече, додека те гледав како уживаш лежејќи на сонцето. Видов дека не се срамиш од луѓето наоколу. Сепак парков не е она што треба да биде, но е подалеку од улиците а поблиску до природата. -дождот непрестајно паѓаше, го слушаа и шуштењето на пороите по лисјата кои беа разбранети од ветерот.

Навистина е убаво овде но почнува да станува свежо.. изгледа и дека дождот нема да престане.. сега ти не ме сваќај погрешно.. сакаш да дојдеш кај мене на ручек?

Да. -се насмевна Ван. Во тој момент свати дека нашол девојка која го разбираше со помалку зборови. А и самиот имаше чувство како да ја разбира. Како да ја познаваше од порано. Тие црни очи и долгата влажна црна коса која одвереме навреме се разбрануваше попреку нејзиното лице.

Продолжија заедно. Уживаа во дождот додека другите луѓе се беа наредиле под тесните стреи од зградите како да ги наредиле за стрелање.. а тие всушност ги чекаа трамваите.

Ван се чувствуваше заморен, но сепак не му се приспиваше. Уште повеќе го освести гледката на местото каде што живееше Ена. Тоа беше една мала зграда со три апартмани во самиот центар на градот. Мораа да отворат две врати за да влезат во самиот влез.

Го спореди ова живеалиште со неговата зграда. Со таа одвратна кула во која луѓето беа набиени во еднособните станови како книги на полиците. Немајќи простор за малку повеќе воздух. Овде дури скалите блескаа од чистината. Сигурна некоја жена од мојата четврт ги чисти секое утро. -помисли во себе.

Влегувајќи во нејзиниот стан, забележа дека е помалку луксузен одошто очекуваше.. сепак имаше некое неодредено чувство.

Има нешто претерано одбивно во ова место.

Ван, ислушај ме. Знам мноу добро како е човек да биде без пари. Сум го доживеала и тоа и многу добро знам како е. Ова што го имам овде го имам самата заработено и сакам барем да ми се даде заслужената почит. -Ена го кажа тоа навистина полека и без траг на нервоза несакајќи нејзиното однесување да биде глумење на нервоза, токму и поради начинот на кој му го кажа тоа Ван во неа забележа нешто што штотуку го обземаше и него. Некое заедничко расположение.

Ти си прекрасна личност. -и го кажа тоа а таа како да му ги читаше мислите постоја гледајќи го право во очите.

Луѓето ретко научуваат да ги ценат парите како што треба.

Благодарам. -изговори таа низ насмевка.

Сама живееш?

Да, работата ми е пред се´. За дваесет минути треба да сум на работа. Што сакаш да јадеш? -рече пред да исчезне во спалната. Кога се врати беше пресоблечена во суви

алишта.

Како мислиш "треба да си на работа за дваесет минути" не те разбрав. Не дојдов јас овде да се најадам како свиња. Подобро да одам. -Ван Белд и можеби во тој момент ќе си заминеше  и тотално ќе заборавеше на оваа девојка ако Ена не се доближеше до него попречувајќи му го патот.

Ван застани, не мислев да те навредам. Погрешно ме свати. Ван, чувствувам како да те познавам од порано. Смачено ми е од одоговлечувања. Остани овде, не те познавам но ти верувам. Првпат се чувствувам вака и првпат постапувам вака. Можеш слободно да се искапеш. Има цигари на масичката, ќе се вратам за три часа.

Ван Белд веројатно и ќе се насмевнеше, да не го изненадеше она што му го рече Ена. Токму денеска на денот кога буквално се промени сретна личност која е најблиску со неговите сваќања. Иако помисли на тоа, ни за момент не можеше да се посомнева дека тоа беше некоја богата девојка која бара забава или секс, па сега си игра со него.. имаше нешто во нејзиниот поглед што го тотално го уверуваше во спротивното. Такво нешто беше невозможно.

Чувствувај се како дома. -за прв пат таа клише реченица доби тотално вистинско значење.

Ена едноставно исчезна. Тој остана сам во нејзиниот стан. Самата ситоација го натера да се почувствува како некој нејзин стар познајник. Таа му го остави во нејзиниот стан со тотално слепа доверба дека нема да ја ограби, како да беше сигурна дека тој не може тоа да и го стори а уште почуден беше фактот што ја познаваше неполн час.

Слегна со рамениците и седна да да јаде во кујната. Кујната беше поврзана со салонот во дневната преку еден шанк за пијалоци. Навистина се чувствуваше чудно на тоа место. Имаше работено на секакви коктели каде богатите луѓе се забавуваа но дотогаш го немаше задоволството да биде на едно такво место. Ако Ена припаѓаше на некоја повисока средна класа тогаш тој беше негде далеку пониско.

Токму тогаш почна да ги забележува разликите на својата дупка и тоа место. Го забележа телефонот, радиото и мебелот наоколу. Ена немаше телевизор, а тоа кажуваше многу за неа бидејќи тоа очигледно било нејзин избор. Тој ги немаше тие фини доблести на животот. Му беше криво што некои луѓе тие доблести не ги приметуваа до тој степен што ги сметаа за нормални. Но за него тоа не беше реалноста. Реалноста беше неговата мала соба со искривениот мал кревет на кој едвај му ги собираше нозете, заедно со двата прозори без завеси и малото купатило. Причината од која му се допадна тоалетот не беа белината и чистота што ги немаше во неговиот дом туку едноставно беше големата када за капење. Наместо неа тој се капеше под стоечки туш. Сепак дождот во себе содржеше некаква неприродна киселост која веднаш го натера да влезе во кадата. Но повторно се тушираше како што правеше дома.. едноставно така му дојде. Не беше навикнат да полни када.

Бидејќи немаше чисти други алишта повторно се облече во истите. Но остана по кошулата бидејќи палтото сеуште му беше влажно од дождот.

Во ниеден момент не му беше вистински досадно. Дури и цигарите кои ги најде на масичката беа двојно поскапи од оние кои ги пушеше тој, но сепак имаа двојно повеќе никотин и катран а воедно и поубав вкус. Го вклучи радиото и седна на софата во салонот. Цигарите му слегнуваа низ прстите една по една. Го мразеше тоа чувство кога седи и пуши. Не беше тип на човек кој едноставно можеше смирено сам да пуши цигара во домашна атмосфера, мораше да прави две работи истовремено. Стаклата од витрините беа затемнети и одвај можеше да се забележи зад нив, не ни го интересираше. Имаше 4 полици полни со книги на едниот ѕид,  но Ван Белд се

почувствува како да не е во состојба да чита до крајот на денот.

Незнаеше како да го употреби времето во кое чекаше да се појави девојката. На радиото свиреше некаква мелодија која беше мешавина од труби, виолини, пијано но немаше никаква врска со класична музика. Да не ги следеше убаво инструментите еден по еден можеби и ќе се увереше дека се работи за некаква неусогласена импровизација. Секој човек на својот инструмент свиреше своја мелодија, но сепак се добиваше хармонична песна. Некои таквата музика ја нарекуваа џез, а некои живот.

Не сакаше да размислува. Сакаше да се препушти на неразмислувањето. Не можеше да се смири, каде и да му избегаа мислите повторно се враќаа кон Ена. Слегна во каучот и ја навали удобно главата.

На негова среќа или несреќа следниот пат кога ги отвори очите веќе го немаше сонцето. Беше ноќ. Лежеше на истото место и беше покриен со некаво ќебе. Стана нагло трзнувајќи се како да погрешил што заспал. Поминаа неколку делови од секунда пред да стане свесен дека не се наоѓа дома туку дека е сеуште во нејзиниот стан. Беше потполн мрак, а радиото беше на истата станица и повторно се вртеше некоја слична мелодија.

Ена, тука си? -изговори Ван Белд.

Овде сум Ван. -кога се исправи во седечка положба ја забележа во кујната. Имаше ставено очила и седеше наведната над една книга читајќи под пригушеното кујнско светло.

Колку е часот?

Десет, не сакав да те будам.. како да ти требаше сон. Што правеше цело утро пред да се сретнеме?

Незнам пешачев околу два часа до центарот, потоа цело утро го поминав во библиотеката. Го правев она што го правиш сега ти. Читав. Разбуден сум од пет наутро можеби затоа.. Ена навистина морам да ти кажам дека се чувствувам глупаво.. имам чувство како да те искористувам а сепак знам дека не е така..

Ена се насмевна и ја затвори книгата.

Оди измиј се, донесов вино. Ена како да му даваше друго светло на местото. Со неа станот не изгледаше толку одвратен како без неа. Таа навистина се однесуваше како што сакаше Ван, но најубавата работа беше тој беше уверен дека тоа и´ доаѓаше сосема приодно.

Седнаа на подот.

Ена донесе едно шише црно вино.

Сакам да малку да потпивнеме. -му рече таа.

Зошто?

Сакам да те запознаам. Кога е пијан човекот е искрен, особено кога е во прашање виното. А ионака има некоја бариера што треба да ја скршиме со цел да се опуштиме.. обајцата.

Тоа е во ред но за да се опијанам нема да биде доволно само едно шише. -се пошегува Ван.

Какви книги читаш всушност? -ја запраша по првата чаша.

Љубовни романи. А ти?

Незнам, немам определен вкус, ги сакам книгите но несакам да се правам нешто што

не сум.. сакав да кажам дека немам читано толку многу колку што сум сакал. Но знам дека сакам реални приказни.. книги за нешто опипливо и реално.

Да те разбирам и зошто..

Знаеш не верувам во она кое ми го презентирале целиот живот. Одамна веќе не верувам, но денеска решив да превземам нешто околу тоа.

И што направи се откажа од работата? Нели е тоа бегство а не соочување?

А што е тогаш соочување?

Незнам, тоа ти треба самиот да го пронајдеш.

Разговорите беа бесконечни. Зборуваа и зборуваа. Тргнувајќи од филозофии и секакви гледишта се повеќе навлегуваа во темнината на нивните души.. но најдоа друг вид на светлина. Други чувства ги обземаа обајцата. Ван го забележуваше говорот на нејзиното тело, знаците и движењата кои комуницираа со неговите очи.. тоа кажуваше многу повеќе од она кое можеа да си го кажат со зборови.

Не знаеја колку време помина откако веќе го беа испразниле шишето. Не знаеја колку беше часот и не беше воопшто важно бидејќи барем тогаш беа вистински слободни.

Сепак овој ден е навистина посебен. -изговори Ван а таа го сврте погледот кон него и црните очи се вковаа во неговите.

Не мислев на новиот почеток во мојот живот. Мислев на тоа што те запознав тебе. Те чекав целиот мој живот. Низ сите тие девојки те чекав тебе.. не чекав некоја како тебе туку те чекав токму тебе. -Ена го слушаше зјапјќи во него.

Ти ги гледам очите и мислам на нив, се освестувам и пак го гледам погледот. Го имаш погледот.

Не те познавам.. знам за моите чувства и не е важно колку е рано бидејќи сакам да знаеш пред да те бакнам дека иако не те познавам.. денес вистински се вљубив во тебе.

И јас го видов тоа во твоите очи уште во паркот, затоа и ти пријдов. Имаше нешто во тебе што одамна го барав, нешто што предизвикуваше чудно чувство во мене. -таа ја пушти својата рака кон неговата.

Веќе не зборуваа. Допирот зборуваше за себе. Си ги галеа рацете гледајќи во нив. Рацете слизнаа по вратот. Усните ги допреа усните. Тоа беше бакнежот. Долго очекуваниот истовремено најважен и воопшто неважен бакнеж.

И ги галеше рацете по целата должина, спуштај и се по рамениците ја бакнуваше во вратот и околу ушите се додека не се наежи. Првпат имаше некое посебно чувство во сексот. Не се чувствуваше како да ја искористува бидејќи беше искрен.. тотално искрен за разлика од порано. На моменти застануваше само да и го погледне лицето.. таа ќе го бакнеше и повторно ќе продолжеа. Рацете шетаа насекаде. Траеше долго, со часови останаа на подот. Тоа веќе не беше секс, тоа беше буквално водење љубов.

Утро. Сонце. Миризба на вино измешана со миризбата на нејзината кожа. Ена.. таа е сеуште тука. -помисли Ван Белд пред  да ги отвори очите.

Нејзиното лице се покажа. Кожата беше бела, мека и мирислива. Таа сеуште спиеше. Беа свртени лице в лице. Сеуште лежеа голи на подот покриени со едно ќебе. Денот беше пријатен а во собата беше топло. Ги проучуваше нејзините образи и нивното скромно руменило, нејзините веѓи и правилното мало носе, најдолго го задржа погледот на усните. Тие беа полни затворени и некако му се чинеа како да пресушиле во отсуството на неговите. Ја разбуди со бакнеж.

Сонував како ме бакнуваш. -тоа беше првото што го изговори Ена.

Од секогаш го посакував ова. Сакам само да бидам со тебе.. се чувствувам како ноќта сеуште да трае и како воопшто да не сме заспале, сеуште го имам истото чувство од вчера. Чуството дека ова е тоа. -повторно се исповеда Ван.

Луѓето се секогаш поемотивни навечер, затоа и се вели дека утрото е попаметно од денот. Го имам истото чувство да.. те сакам Ван..

Господе боже.. -помисли Ван. Како е можно ова да дојде толку ненадејно? Ван се чувствуваше како некои шпиони да ја испратиле Ена по него, бидејќи тој едноставно доби нова смила. Не се чувствуваше како вчера. За прв пат во животот вистински и целосно се увери дека човек може вистински да се вљуби. Ги споредуваше девојките од своето минато.. ниту една не можеше да се спореди со Ена..

Навистина доби нова смисла во животот бидејќи третиот ден реши да и се врати на работата и покрај предходните размислувања, сепак старите вредности како да беа најдобри како таа да му ја врати вербата во нив.

Ена побара тој да се всели кај неа, велејќи му дека и´ треба.. бидејќи никогаш не чувствувала ништо волку силно.. тие нејзини зборови останиваа во неговата глава.. тој беше вљубен и воедно ја имаше девојката која ја сакаше.. сега не беше осамен.

Но се работеше за нешто многу повеќе одошто ослободување од осаменоста. Деновите поминуваа а како се повеќе ја запознаваше така се повеќе се вљубуваше. Секое наредно "те сакам" беше посилно и посилно..

Падна во некаков занес, буквално занес во кој ниедна друга жена не успеа да го доведе. Занес кој го преукупираше душевно и телесно.. целодневно. Буквално во текот на

целиот ден мислеше на неа.

Преку трамвај се врати во своето мало станче да си ги земе работите. Повторно на кратко погледна околу себе пред да ја напушти таа мала кутија. Не работеа во исти делови од денот, но сепак имаа доволно време да бидат заедно. Разговараа.. сексот не ги смени односите како што често се случуваше кај другите луѓе. Ван читаше и тоа читаше многу.. обидувајќи се да ги отргне мислите од неа додека чекаше Ена да се врати од работа. Воопшто не се чувствуваше бедно поради тоа што живееше кај неа, тие уште од првиот ден беа достигнале степен на разбирање кој Ван со другите девојќи го чекаше со месеци. Таа беше тука.. ја носеше во срцето. Деновите беа бесконечни а тој беше опседнат колку и таа. Воопшто не ни помислуваше на ниедна друга, колку само беа глупави и вештачки предходните негови вљубувања во однос на ова.. вистинското. Самиот дури се најде во ситоација како зјапа во тротоарот додека се враќаше од работа со цел да не погледне во очите на било која друга девојка, бидејќи мислеше на неа и не сакаше неговата потсвест да го отргне од неа. На своја слободна волја самиот целосно и се предаде на Ена. Мислеше на неа и беше пресреќен што беа заедно.

Навистина се увери во она кое цел живот го тераа да поверува во неговите разочарувања. Навистнина се увери дека е најдобро да се биде само со една девојка, да се биде вљубен и искрен бидејќи секогаш можеше да се најде утеха во љубовта.

Имаше денови кои ги поминуваа само во зборување имаше и денови кога само водеа љубов, но што и да правеа најважното беше тоа што беа што беа заедно. Стравот и студот исчезнуваа во таа заедничка прегратка.

Ван Белд веќе не чувствуваше гнев кон ништо, ниту кон работата ниту кон другите луѓе.. тие не постоеја. Часовите во кафеаната ги поминуваше отсутно во умот. Постоеше само Ена. Таа го натера да го свати вистинското значење на изгубените вредности на животот. Сепак имаше нешто што ја мачеше, таа едноставно повремено ќе се загледаше некаде настрана и ќе останеше таква. Тоа се случуваше уште од почетокот. Ван одпрвин мислеше дека тоа е дел од нејзиното нормално однесување но кога веќе станувaше почесто и поненормално се обиде да открие.

Што е работата?

За што тоа Ван?

Знаеш убаво за што, кажи ми.. кажи ми. -и´ ја прифати раката.

Ван.. -кога ја крена главата ги забележа солзите во нејзините очи.

Ја прегрна.

Не мораш да зборуваш сега.. молчи ако сакаш.. -изговори смирувајќи ја во својата прегратка.

Не. Сакам да ти кажам. -ги бришеше солзите.

Кога бев помлада бев премногу дива. Забременив и .. -потраа подолга пауза, тој чувствуваше како солзите полека повторно и навираа но таа како да собра сили да се воздржи уште неколку секунди- ..веќе неможам да имам деца Ван.

Не знаеше како да изреагира. Ова беше доказ дека таа навистина сака да остане покрај него а и воедно едно огромно проклетство. Колку беше само горчливо сето тоа..

И ги избриша солзите.. таа сеуште зјапаше во подот. По подолга пауза се обиде тој проговори:

Не е важно. Навистина не е важно. Сакам да останам со тебе. Засекогаш. Ако треба и ќе посвоиме. Не се возбудувај, тука сум и ќе бидам тука како што не бил никој друг тука за тебе.

Нема да се откажам од тебе. Нема да можам. Сакам да бидеме заедно. Чудно ми е како секогаш ме разбираш како што треба и сакам сега да ме разбереш како што треба. Јас сум овде, биди и ти..

Тука сум Ван.. тука. -го рече тоа и го направи истиот поглед како и пред тоа. Уште тогаш Ван чувствуваше дека таа не беше докрај искрена со него.Остави нешто неискажано.

Како и да е тој можеше само да предпоставува. Како таа вечер да ги беа надминале сите бариери на најмрачните тајни. Токму така се чувствуваше Ван Белд додека зјапаше во Енииното лице. Уверен дека тие црни очи едноставно не можеа да го излажат.

Времето поминуваше во живеење на моментот.

Еден ден се освести и свати дека веќе два месеци живее со Ена во нејзиниот стан. Не му се веруваше тоа беше како некој прекрасен сон. Зар тој да ја пронајде вистинската љубов та дури и да ја задржи. И по изминатото време сеуште не знаеше каде му е главата, не можеше да се олади кон неа. Силните чувства никако не спласнуваа. Тој беше повеќе од обседнат, да не му беше возвратена љубовта можеби и ќе се чувствуваше како некаков перверзен фантазер или пак нервно растроен лудак. Но чувствата беа реални и обострани. Досадата како да беше исчезна од неогвиот живот. Секој нареден ден беше попрекрасен од предходниот. Уживаа во присуството  на другиот. Навистина ја најде смислата. Можеше буквално да си дозволи да пушти солзи во нејзино присуство, откривајќи се онаков каков што навистина беше дозволувајќи да му ги спознае и најдлабоките стравови и слабости кои се криеа за челичната маска на неговото лице. Имаше ноќи кога разговаара лежејќи во мрачната спална.. нивните гласови се менуваа и преминуваа во чиста мисла а нивните празни души се допираа и се надополнуваа. Не постоеше нејзиното лице и не постоеше нејзиното тело, ниту нејзините дојки ниту нејзините нозе, вистински постоеше нејзината душа.. таму во мракот. Мракот на една обична спална соба. Ван се чувствуваше како осумдесет годишен старец кој навистина е неспособен да води љубов и едноставно има огромна потреба само да биде со својата сакана. Но тие беа млади, а водењето љубов доаѓаше напоредно со страста која ја одгледуваа додека разговаа усни во усни. А таа страст беше остра и силна.. но сепак поседуваше некаква чудна  обострана нежност и претпазливост.

Секоја недела еднаш неделно одеа во природа. На некаков излет, обајцата ја сакаа природата а особено Ван добиваше некое чувство дека многу повеќе припаѓа таму одошто заробен во градот од бетонски блокови и улици од асфалт. Водеа љубов и таму каде што никој не можеше да ги види. Се подучува еден со друг за многу работи. Таа го воведе во светот на книгите. Испадна дека следствено на нивните слични гледишта имаа и слични интереси. Имаа доста слободно време во текот на денот и го искористуваа до максимум.

Ена го подучуваше. Таа беше многу пообразована од него и тој тоа го признаваше и пред неа и пред себе си.

Ако не беше во станот времето го поминуваше во читалната од главната градска библиотека, беше вистинска штета што не беше дозволено да се изнесуваат книгите бидејќи во читалната загревањето беше на незавидно ниво, зимата беше далеку но понекогаш есента  навистина остро удираше над градот со целото свое вистинско

зимско студенило. Студентите кои мораа да престојуваат таму доаѓаа со намрштени скиселени лица и седеа наоблечени во релативниот студ. Еднаш дури еден студент се завитка со кратко термо ќебе кое го беше понел во торбата.

Ван Белд воопшто не се мрштеше кога влегуваше во читалната. Неговото доаѓање таму беше вистинско задоволство. Тој работеше на својата култура и на своето образование. Стануваше опседнат од самите влијанија на книгите свесно или несвесно како само од себе тоа буквално се одразуваше на неговиот живот.

Се сети дека воопшто не погреши кога вложи стотка за годинешната членарина во библиотеката, но веќе неколку месеци гледаше на парите како нешто неважно. Пари имаше доволно. Беше пресреќен што работите се одвиваа наредено. Буквално не се посомнева во својот тогашен начин на живеење бидејќи во ниеден момент немаше време да се почувствува несигурен. Таа беше покрај него. Тука. Го храбреше и веруваше во него и го тераше самиот да поверува во себеси. Тој се просветуваше. Читаше и читаше вечно имајќи чувство дека има многу за надокнадување и дека некој друг секогаш ќе биде понапред од него во сваќањата. Не сакаше да ги надмине тие луѓ е, само сакаше да им биде рамен.

Имаше толку многу да каже за себе.. толку многу работи можеше да ги научи луѓето, толку многу помина дотогаш во тие 23 години живот, но незнаеше како, не беше вешт во изразувањето. Дојде до заклучок дека не е важно колку е човекот стар или млад туку колку е просветен односно колку имаше прочитано. Затоа и читаше бидејќи знаеше колку беше назад.

Едноставно беше свесен за својата неукост и искрено признаваше дека е недостоен.. затоа и упорно читаше и го вежбаше пишувањето на англискиот не од тоа што му се допаѓаше туку поради тоа што мислеше дека некогаш тоа ќе му биде потребно. Одсекогаш сметаше дека ќе избега од градот каде беше само келнер и дека ќе отиде на друго место каде ќе биде нешто повеќе и дека ќе го зборува англискиот како мајчиниот. Додека беше со Ена сите тие соништа беа потиснати некаде потиснати и неважни. Ена беше таму, пред се друго стоеше Ена.

Покрај тебе буквално не чувствувам кога поминува времето. Ена, колку и глупаво да звучи се чувствувам како да те искориствуам.

Ван..

Не ислушај ме, веќе два месеци живееме заедно а јас ништо не носам во оваа куќа. Најсериозно, неможам повеќе вака сакам да ми кажеш колку плаќаш за киријата, за водата за струјата, телефонот и да донесам допринос.

Ќе ти кажам подоцна..

Ена јас сум сеиозен.

Ван, знам дека не се шегуваш. Ќе го направиме тој разговор, сега имам еден предлог за тебе. Кај мене на работа има потреба од преведувачи. Би сакал ли да се вработиш како хонорарец за преведување од англиски?

Секако но знаеш дека сигурно ќе побараат некаква диплома за таа работа а јас немам никакви документи.

Ван ти читаш подобро и од некои мои колеги кои јазикот го студирале..

И да е така, како ќе го увериш твојот шеф во сето тоа?

Не морам. -се насмевна Ена.

Нема да дознае. Јас ќе ја земам работата, ти ќе работиш ионака ќе имаш постојана

вежба а и повеќе пари. Освен ако тоа се не ти се допаѓа, бидејќи така твоето име нема да стои под текстот.. Ван ова го правам за тебе.

Ена мене парите буквално воопшто не ми се важни го знаеш тоа. И несакам моето име да стои зад текстот, барем не ако е текстот само превод. Ако некогаш стои моето име под некој текст сакам тој текст да биде моја лична творба. Несакам да ризикуваш поради мои задоволства во учење на јазикот.

Воопшто не ризикувам, од каде знаат што правам јас со текстовите?

Тие само сакаат работата да биде завршена благовремено. Ним не им е важно дали јас ќе платам уште десетина луѓе за да работат наместо мене. Никој нема да дознае.

Добро тогаш. Сакам да работам. -изговори Ван. Ван ќе сторешe и многу повеќе за да не мисли на неа кога не е присутна. Да не беа работата, книгите и преведувањето тој ќ е поудеше од желба да ја види. Веќе два месеци беа заедно и тој размислуваше исто како и првиот ден само што секој ден стануваше се позависен и позависен од неа.

Кога неговиот шеф го прашуваше зошто е толку расположен, тој не одговараше ништо. Ја сакаше Ена и сакаше само таа да го знае тоа. Никој друг, ионака немаше потреба да раскаже некому за случувањата неговите родители не постоеја, роднините и пријателите беа некаде далеку. Тие беа заедно, можеби самата слобода што си ја дадоа еден на друг се повеќе ги зближуваше наместо да ги оддлечува. Ван се повеќе се врзуваше за неа. Беше комплетно искрен со неа, за се´.. дотогаш ја немаше почувствувано љубовта волку силно. Свати дека никогаш во животот не бил толку среќен. Не му се веруваше, дека ја има. Не му се веруваше дека навистина животот може да биде толку прекрасен, а навистина и самиот се увери дека се тоа е возможно. Никогаш не зборуваа за брак, Ван сметаше дека е прерано и од страв дека може да расипе се´ не ја прашуваше.

Го виде ли снегот?

Не цел ден останав затворен овде. Паднало снег?

Попладнево беше прекрасно, а и денот не беше ладен.

Незнам, чудно како толку сум се задлабочил во читањето што не сум ни ги дигнал ролетните да погледнам низ прозорецот. -Ван стана и отиде до прозорецот.

На улицата забележа дека врне дожд.. сиот снег за кој му зборуваше Ена веќе се беше стопил.

Нема веќе снег, само кал и мраз. Знаеш.. -Ван остана на прозорецот палеќи цигара-чудно е што одамна убаво нема паднато снег. Онака се да стане потполно бело и нозете да ти пропаѓаат во снегот.

Да во право си, со години се нема случено тоа.

Последен пат кога се сеќавам дека имаше таков снег беше кога бев дете. Не дека сакам да се тепам со топки од снег -се насмевна Ван- туку едноставно сакам да ја видам таа гледка на белина. Едноставно е пријатна. Можеби и тоа ќе го направи градов поубав за кратко..

Ена го набљудуваше занесено без да го тргне својот поглед додека тој пушеше И зјапаше низ прозорецот, го гледаше уште малку пред да проговори:

Ван, навистина има некоја романтична искра во тебе.. незнам чудно ми е што ти не си свесен за тоа. Токму поради тоа знам дека чувствата ти се вистински.

Никогаш не сум размислувал за романтични работи. Или за романси и вистинска љубов. Но Ена ова.. ова е вистинска љубов. Само ти знаеш дека те сакам и само ти

сакам да знаеш.

Ван дојди ваму.. - го рече тоа со раширени раце а Ван Белд ја изгаси штотуку запалената цигара и буквално се изгуби во пријатниот мрак на таа челична прегратка.

Работеше упорно. Вистинското работење не беше во "Ресторантот" туку на кујнската маса, во читалната и низ страниците. Работеше поупорно одошто било кој студент кој се бореше за поголем успех и подобри оценки. Поради преведувањето мораше подобро да се запознае со граматиката и буквално самоиницијативно во библиотеката пронајде книга за граматика која ја проучуваше тотално без напор и со најголемо љубопитство. Дури многу подоцна откри дека тоа всушност бил некаков учебник. Но тој на таа "Граматика" гледаше како на уште една книга. Се запознаваше со светските вести бидејќи дел од вестите и самиот ги преведуваше. Но сеуште го немаше чувството дека е којзнае колку информиран, му фалеше премногу, премногу за да се почувствува доволно вреден.

Едно утро се разбуди повторно како тој понеделник кога ја сретна Ена, понеделникот пред два и пол месеци. Беше 5 наутро и тој отиде во тоалетот овојпат зјапаше во својот лик. Неможеше да ја препознае таа зацрнета кожа и својот дебел биковски врат.. тоа беше тој и тој навистина беше среќен.. не му се веруваше. Се тоа поради Ена.. Ена.. Ена. Ена се појави во огледалото. Како некој дух што испливал од неговите мисли зјапаше во нејзините очи и во нејзинат долга црна коса. Не беше сигурен дали е висински зад него или само ја замислува, а буквално му поминаа морници кога го почувстува допирот на нејзината рака на неговиот грб.

Ван што ти е?

Ена.. никогаш не сум сакал волку силно, никогаш не сум бил волку среќен за мене се ова е ново и неверојатно. Едноставно не ми се верува.

Сепак Ван Белд никогаш во својот живот не беше сакан, од никого не беше вистински сакан. Дури и оние кои требаа да го сакаат го сакаа привидно. Но Ена не беше една од тие-во тоа беше уверен. Знаеше дека таа го сака вистински и целосно. Тоа и беше силата што го движеше. Силата што му даваше верба во убавите работи. Силата која му помагаше да мечтае. Силата која го натера да создава. А создаваше лесно и спонтано, секој ден пишуваше просечно половина страница. Неговата инспирација беше насекаде. Немаше некои задни намери или соништа едноставно буквално се празнеше на хартијата. Создаваше една приказна, поврзана со неговиот живот и со она кое му се случуваше. Беше сосема задоволен. Ена не знаеше ништо за тоа, тој пишуваше во тајност. А текстот кој што го беше напишал беше некој вид на љубовна приказна.. барем така испадна. Ван Белд сакаше да биде во контакт со реалноста. Но испадна дека таа негова огромна љубов беше поважна и од реалноста бидејќи самиот забележа дека во неговиот текст таа највеќе доаѓаше до израз. Насловот гласеше "За Ена". По триесет дена веќе имаше дваесетина страници текст. Тоа беше неговиот прв обид. Но тоа не беше никаква целина, тој текст не можеше да се класифицира како приказна со почеток и крај туку повеќе можеше да се рече дека тоа беа нафрлани и несредени спонтани емоции. Што и да беше тој запис и го посвети на Ена. Кога веќе мислеше дека е доста и го даде да го прочита.

Што е ова? - го запраша таа насмеано кога и´ ја подаде тетратката со цврсти сини корици.

Ова е за тебе, не е довршено но мислам дека така и треба.

Ена успешно го прочита насловот но како да не можеше да продолжи понатаму.

Ван твојот ракопис е ужасен, неможам да прочитам ни збор.

Знам.. пишувам како свиња. -се насмевна Ван.

Дај јас ќе ти го прочитам.

Ван Белд читаше. Читаше на глас. Во текстот окриваше тајни за себе па дури и кажуваше работи кои дотогаш Ена не ги ни знаеше. Читаше наглас среќен што конечно во еден ракопис успеа да скрие суштини кои само Ена можеше да ги разбере точно. Знаеше дека таа "го чита." Знаеше дека ги сваќа неговите скриени пораки бидејќи во текстот спомнуваше изрази кои им значеа само на нив обајцата. Кога тој текст некој друг би имал можност да го прочита тогаш секако дека не би го сватил воопшто колку е длабок бидејќи беше премногу интимен токму поради тие скриени искри.

Ена малку молчеше пред да почне со зборувањето. Додека зборуваше ниеднаш не се насмеа.

Толку прекрасни зборови а толку одвратен ракопис. Имаш одгомна меморија и талент за опишување но граматиката ти е ужасна. Изразот ти е прост, не се изразуваш воопшто како што треба, најискрено речено дури и се згрозив од начинот на кој беше напишано.

Ена тоа е сосема во ред, не ни очекував да испадне кој знае што. Ова беа работи што сакав да ти ги кажам само на тебе преточени во приказна. Не го спремав текстот за издавање-се насмеа Ван- едноставно не го ни препрочитав кога го завршив.

Имаш премногу грешки во пишувањето, не се изразуваш литературно.

Ова беа чувства а не граматика. Како да не реков ни збор..- издиша воздух- чекај малку.

Лицето на Ван Белд стана сериозно.

Во што е проблемот?

Нема никаков проблем. -нејзиното лице беше уште посериозно.

Ена, не се однесувај како да глумиме пред некој трет човек. Кажи ми. Едно нешто морам да прашам. Ова е претерано важно.

Добро зборувај. -одговори таа.

Те гуши ли моето зборување за љубов, моето сакање?

Те обврзува ли сето тоа?

Не прави ли да не се чувствуваш слободна?

Ван, ајде не зборувај глупости.

Ена не се преправај, кажи ми ако е тоа.. несакам да ти вршам притисок,  стварно не ми е јасно зошто одеднаш се однесуваш вака глупаво. Кажи ми во што е проблемот?

Ван нема никаков проблем едноставно ме налути твојот прост израз.

Ена.. што ти е?

Ништо едноставно така се чувствуам. Остави ме.

Ена господе боже, како којзнае што да се случило не претерувај.

Остави ме Ван. -изговори Ена нервозно зјапајќи во подот и пушејќи цигара. Ван некое време гледаше во неа но иако таа го чувстваше неговиот поглед вкован во нејзиниот тил воопшто не реагираше. Остана уште некое време стоејќи над неа со својот текст

во рацете помина малку повеќе време пред тој да се опушти:

Вечерва сум на ноќна смена, требаше да бидам на работа пред половина час.. се задржав со читањево. -тоа беше последното нешто што и го рече пред да излезе низ вратата.

Кога излезе улиците беа празни, беше околу единаесет часот навечер. Навистина не му беше јасно. Да беше во прашање некоја друга девојка веројатно и ќе се изнервираше но сега само беше збунет. Зошто реагираше така.. незнаеше, но знаеше дека тоа не е целосно поради неговата граматика. Не можеше да си објасни а беше неспособен да почувствува гнев кон неа. Го фати последниот трамвај и седна на последното седиште. Низ прозорецот зјапаше во една единствена точка. Дури тогаш почувствува дека неговите чевли повторно му ги беа разраниле петтиците. Петтиците му гореа, кожата по којзнае кој пат му се беше излупила од триењето. Но таа болка беше благо пецкање во однос на она кое го чувствуваше во градите под дијафрагмата, нешто бестежинско кое можеше да го повлече надолу со својата огромна сила. Му беше толку тешко што се чувствуваше како целиот смог од градот да му се беше наталожил во градите. А уште потешко му беше што не знаеше каде згрешил. Ја бараше грешката во себе. Беше сигурен дека никогаш не би сторил нешто да ја повреди Ена на било кој начин. А што ако тоа го правел несвесно? -помислуваше. Што ако не знаел дека ја повредил?

Можеби и таквите комбинации и преиспитувања на неговите постапки, кои заедно со другите милиони работи кои му прелетуваа низ умот во една секунда и ќе го полудеа да не се освестеше по рефлекс на станицата на која требаше да се симне за на работа. Секој ден ја гледаше таа добро позната зграда пред која застануваше трамвајот а зад која се наоѓаше локалот во кој работеше.

Чекорејќи по тесните улички од мак адам камен, се проби до "Ресторанот".

Внатре беше тивко, неговиот шеф го читаше утрешниот весник. Беше седнат на една од масите а на неговиот орлов нос стоеа малку поголеми очила за читање. Беше прокелав, крупен и дебел а изгледаше уште подебел бидејќи седеше сепак тој човек имаше добро срце и Ван го знеше тоа. Шефот го третираше Ван како дел од семејството.

Добра вечер.

Добра вечер Ван момче. Зошто се задржа волку, да не ти се случило нешто?

Извини што се задржав. А не сум ни облечен како што треба.. излегов набрзина.

Во ред е ионака уште немаме гости. Опушти се малку додека можеш вечерва доаѓа една цела чета војска имам резервирано за сите осум маси. Милиш дека многу ќе им биде грижа како изгледа келнерот.. Ти купив весник, утрешен е. -шефот му подаде еден од весниците на масата- Помина еден што продава весници.. само што ги земал од печатницата.

Благодарам. -изговори што побрзо земајќи го весникот во рацете бидејќи итно му требаше нешто да му ги оттргне мислите од Ена. Забележа дека тоа е  "Дневен печат" весникот за кој работеше Ена, а преку неа и тој.

Ех види го ова. Сврти на втората страница. -шефот почна иронично да чита некаков текст некои политички партии во другите држави. Текстот му стануваше познат, Ван толку не обрзнуваше внимание на шефот што немаше да го препознае текстот кој утрината самиот тој го преведуваше. Господе боже.

Шефот читаше и коментираше нешто со негодување и смеење. Но ниеден збор не стигна до Вановите уши иако обајцата седеа буквално на истата маса. Само кога би

знаел дека неговиот келнер го имаше преведено тој текст. И дека Ван Белд ги дознаваше вестите ден порано од целиот град. Но тој премолче. Молчеше бидејќи навистина го мачеше размислувањето со Ена. Навистина му беше бесконечно нејасно. Свати дека едниствен начин да дознае е да ја праша во што е точно работата и таа самата да му каже. Друго решение немаше. Затоа се потруди да ја протурка вечерта без да помислува на неа, сепак колку и да ги потиснуваше тие размислувања темните мисли влијае на неговото расположение. Не становаше депресивен туку огорчен и лут.

Пристигнаа и гостите. Тоа го потсети дека е сабота. Во саботите најчесто доаѓаа војниците кои беа добиле излез во град. Војници. -помисли Ван во својот гнев. Војниците седнаа на масите, се смееја пиеја јадеа и пееја. Некои се трудеа да бидат достоинствени иако пиеја многу повеќе од галамџиите. Тие смирените воопшто не му се допаѓаа на Ван. Ја набљудуваше таа дружина на деца. Ги гледаше голобрадите момчиња, кои до пред половина година си играле со топки.. сега облечени во исти алишта уни-форми, една иста форма. Сега наместо со топки си играа со пушки замислувајќи се дека вистински сето тоа има длабока смисла.

Се разбуди во ваквите размислувања околу 1 час по полноќ. Ги мразеше пијаниците кои не можеа да се контролираат. А уште повеќе мразеше кога недораснатите деца ќе се испијанеа без мерка. Буквално му беше жал да ги исфрла таквите 18наесет годишни дечишта. Но овојпат не жалеше.

Ена не беше покрај него но буквално го вадеше од такт тоа што го рече. Не ја разбираше. Како статуа седеше покрај вратата од кујната спремен да изреагира во случај на инцидент, преправајќи се дека стои тука во случај на некого да му притреба нешто.

Сеуште гледаше во нив чекајќи да се случи нешто. Некој да направи нешто недозволено та тогаш со право да го истури својот гнев врз некој од нив. Ги набљудуваше.

Тие кои беа смирени сеуште седеа исправени иако беа пијани а дури и на моменти изспаѓаа смешни кога ќе се обидеа да глумат сozеменост, на некои од нив им се приспиваше а на некои буквално им климнуваа главите од пиењето и од желбата за сон. Еден од нив зборуваше без престан. Буквално зборуваше и зборуваше како да држи некој голем долг монолог.

Ван Белд забележа дека во целата негова љубовна загриженост не беше запалил ниедна цигара. Токму во моментот кога ја припалуваше првата почна со внимание да го наслушнува зборувањето.

Од секогаш сум велел дека е гордост да се служи во армијата. Си ја сакам земјата и сум вистински патриот. Татко ми е полковник. Од секогаш сакав да бидам војник. Сиот свој живот, да ја покажам мојата љубов и посветеност кон татковината..

Додека во тоа пијанство траеше монологот, еден од оние кои беа удобно испружени на столчињата целото време го набљудуваше нивниот оратор. Одненадеж сосема неочекувано го пресече во зборувањето.

Глупости.. глупости, глупости!

Фрлање празни зборови. Кого го залажуваш нас или себе си?

"Било гордост да и се служи на татковината".. глупости. Види се, погледни се убаво и чуј се што зборуваш. Каква гордост?

Гордост ли е да отфрлиш година од животот?

Спиеме на тврди кревети, становаме во исто време.. каква гордост е да мочаш на

стоечки клозети и да заспиваш во смрдеа?

Гордост. Гордо и убаво не малтретираат глупави наредници и водници симнати од планина глупави простаци под кои мораш да се потчинуваш. Гордост. Прекрасно, ние сме горди луѓе вистински горди и чесни луѓе.. ние сме овци!

Робови!

Не знаеше што зборуваш. Пијан си.. пијан е оставете го. -возврати соговорникот вртејќи се кон останатите.

Да пијан сум да, но кога сум пијан сум искрен. За разлика од тебе.. сеуште глумиш ама длабоко во себе знаеш дека тоа што го зборувам јас е вистината. А не твоите лаги кои ти ги предал татко ти да ги цениш. И утре на трезно истово ќе ти го речам. Ми прекипе од таквите како тебе. Ми прекипе! Си се исправил како татко ти полковник да те набљудува во моментов. Епа еве ти. -стана војникот и се исправи највеќе што можеше. И јас можам како тебе да одам исправен и да се преправам.

Ван се трзна во моментот кога едниот војник му се приближи на другиот, тргна накај нив без да го забележат. Едниот беше занесен во своето иронично исмевање на војската додека другиот зјапаше во него спремен секој момент да скокне и да му го скине гркланчето. Знаеше дека нема да стигне на време. Едниот доби удар во лицето. Ван Белд го слушна судирот на тупаницата и носната рскавица. Глупави дечишта..- уште еднаш ја почувствува ладната пот на неговиот грб заедно со контракциите на неговите мускули. Кога се приближи едниот лежеше на подот со раскрвавен нос додека "патриотот" самиот се струполи од наглото станување.

И келнерот знае за што зборувам ајде да да.. и тој бил како нас.

Ван Белд збесна, збесна поради тоа што едно пијано војниче кое лежеше со раскрвавен нос ја очекуваше неговата подржка. Тој немаше ништо со тоа. Таквите адолесцентни расправии за него беа излишни и без никаков ефект. Се загневи бидејќи згора на се´ иако можеби и никој не слушна што рече младичот за него во неговата совест наметливо го вмешуваа во целата работа.

"Патриотот" сеуште се обидуваше да се исправи несвесен дека "тепачката" завршила. Одеднаш како што се обидуваше да се крене на нозе почувстува како некој го потфаќа под рамениците но за жал не успеа да се крене на нозе. Ван Белд го изнесе пред "Ресторанот" и по неколку секунди на тротоарот го легна и неговиот другар кој беше делумно потрезен бидејќи самоволно ја држеше главата нагоре за да го спречи крварењето од носот.

Не требаше многу време пред и другите војници да се испразнат од "Ресторанот".

Излезе и еден од куварите да му помогне на Ван Белд во расчистувањето на гужвата. Војниците и во најголемото пијанство буквално се ужаснаа од самата гледка на тоа накострешено човечиште какво што беше Ван Белд.

Ван неможеше да се смири се додека не исчезнаа војничињата. Дојде до заклучок дека буквално ниедна чаша не беше скршена. Чашите се кршеа редовно а оние кои го правеа тоа летаа надвор исто како и тие што заспиваа на масите. Виде дали е се во ред и едноставно само го извести куварот дека заминува. Не почека да му заврши работното време. Да дојде утрото и да тргнат трамваите. Пешачеше по студот. Со цел да добие пари беше приморан да трпи секакви глупости. А сакаше сам да заработува и да не зависи од некој друг. Немаше многу за пешачење но бидејќи беше зима беше претерано студено, толку студено што ушите носот и прстите буквално почнаа да му замрзнуваат. Беше вистинска зима но сеуште немаше снег. Само полувлажен асвалт. Кога стигна во станот забележа дека Ена заспала во спалната И дека ја заклучила

вратата. Во моментот кога забележа дека кавата не ја отвара вратата го обзема уште поголем гнев. Се таложеше полека. Единствената сила која не му дозволи да ја сруши вратата беше тоа што и веруваше на Ена. Бесконечно и´ веруваше и се трудеше со неа да биде стрплив како што не бил со ниедна друга. Ноќта беше предолга, одвај се убеди самиот себе си да заспие. Но тоа заспивање како да не смени ништо. Утрото Ена ја немаше. Излегла додека тој спиел во исцрпеноста. Го пребара целиот стан а и спалната беше отклучена. Но кога до вечерта не се појави веќе вистински стана загрижен буквално немоќен да направи било што не заспа целата вечер очекувајќи таа да пристигне.

Но ништо не се случуваше. Следното утро се разбуди а Ена сеуште се немаше вратено. Не му се веруваше. Отиде во редакцијата на дневниот печат а таму му рекоа дека земала краток одмор. Буквално се шокираше. Што правеше Ена?

Што и се случуваше?

Да не и починал некој роднина?

Да не е ова.. да не е она? - свати дека може во бесконечност да нагаѓа.

Тој сеуште беше во нејзиниот стан чекајќи објаснување. Не можеше да чита, ниту пак да преведува од загриженост. Дури преку денот не отиде на работа. Излезе од станот. Градот беше жив во текот на денот. За две недели доаѓаше новата година родителите и децата купуваа играчки а градот веќе почнуваа да го украсуваат со светулки во различни бои. Насекаде се продаваа подароци. Но Ван Белд беше осамен. Таа новогодишна атмосвера воопшто не го допре. Едноставно се движеше и набљудуваше. Отиде и во паркот неможејќи да се смири.. неможејќи да земе чист воздух. Дури кога се стемнуваше се врати во станот а Ена едностано сеуште ја немаше. Што беше ова?

Начин да го избрка?

И да беше тоа-тоа сакаше да ја види и да му објасни како  изошто бидејќи ова беше тотално несватливо за него. Ја сакаше. Верувајќи и´ најискрено и со целото срце но тој немир беше неподнослив.

Конечно.. како да поминале векови и векови наредното утро се појави Ена. Ван ја слушна кога ја отклучуваше вратата. Беше нашминкана како никогаш дотогаш, а и фризурата и´ беше различна. Во нејзините раце држеше два куфери.

Здраво Ван. -промрморе и без да ги соблече штиклите се упати со куферите кон спалната соба.

"Здраво Ван" -"Здраво Ван"? -му одѕвонуваше во главата како гонг. Последнит денови поминуваше низ вистински пекол а таа едноставно само му вели "Здраво Ван".

Сеуште седеше на креветот стрпливо очекувајќи објаснување буквално не мрдаше ни со прст зјапајќи во неа.

Зошто ме гледаш така чудно?

Ена што се случува со тебе? Каде беше цело ова време? Да не починал некој? - и ја потфати раката бидејќи таа седна до него на креветот.

Таа некое време зјапаше во неговата рака која ја милуваше нејзината и полека ја отргна својата.

Ван добив нова работа. Подобра, повеќе пари знаеш..

Ена каде беше?

Со мојот уредник.. бевме на скијање. -го кажа тоа како да му кажува колку е часот.

Молам? Како? -се возбуди Ван.

Зошто не рече ништо? Ена уште во моментов ти верувам дека немаш спиено со него но требаше да кажеш..

Ван јас спиев со него.. -нејзиното лице остана сериозно- како инаку мислиш дека ја добив работата?

Ван Белд ги затвори очите и го зари своето лице во дланките. Не му се веруваше дека му го рече тоа.

Мил мој Ван, сватив дека веќе не те љубам подолго време сме заедно но јас не се чувствувам така како на почетокот. Не се чувствувам дека сум јас.

А ова сега.. ова си ти? -праша Ван сеуште држејќи ги затворени своите очи.

Да ова сум јас. -гласеше одговорот.

Курво една!!!

Водевме љубов ден пред да те снема!!

Јас овде уште поминував низ измачувања плашејќи се за тебе а ти таму си се наведнувала поради поголема плата!!

Курво!!

Курво!

Ван ги облече кондурите и се упати кон вратата. Но некако го сопре она кое го зборуваше Ена.

Простак!

Никогаш нема да успееш со пишувањето, лажев и кога те храбрев и кога те тешев и кога те подржував. Ми беше одвратен бидејќи цело време длабоко во себе знаев дека не си ништо повеќе од еден обичен беден простак. Таков и ќе останеш засекогаш.

Ван се сврте кон неа. Таа како да не му се плашеше стоеше исправена но нозете и треперea. Секој момент очекуваше повторно да и се развика дека е курва да замавне да ја удри и да ја кутне.. но такво нешто не се случи. Ја гледаше, таа не беше истата личност првпат ја гледаше со шминка тоа беше таа а не онаа маска која самата ја режирала. И самата призна дека глумела за да му удоволува. Со таквата шминка која ја прававеше да изгледа двојно поубава во Вановите очи беше погрозна и од најдолната пачавра. Бидејќи го покажа нејзиното лице какво што било одсекогаш. Кучка која привремено се фатила заробена во своите сопствени лаги и преправања.

Вистински те сакав, вистински ти се предадов.. - ја грабна за струкот и наместо да ја удри

Ја повлече накај себе и и го пикна јазикот во устата. Чувствуваше како и таа му се подава и как осо нејзиниот јазик го лиже неговиот. Тоа лижење со курвински инстинкт. Ја одвои од себе држејќи и го лицето во дланнките.. шминката сосема ги криеше црните очи и тој не можеше веќе да ги види.. старата за неа "лажна Ена" веќе не постоеше.. ја виде каква што е.. а од неа се згрози до тој степен што ја собра целата плуканка од устата и плукна во тоа лице со препотентен поглед.

..навистина ја сакав. -и´ рече и плукна уште еднаш во убавата фризура додека си го бришеше лицето, Ван Белд едноставно се сврте и си замина. Надвор се беше бело, целото тоа време паѓало снег, онаков снег каков што гледаше порано во детсвото. Ван Белд горчливо му се насмевна на снегот, како номад што се насмевнува на пространството на пустината, знаејќи дека е спремен. Иако се чинеше дека среќата и љубовта тотално го

напуштиле, токму поради тоа што остана силен и добар тие суптилно тргнаа во негов правец, технички животот му беше упропастен, немаше девојка, ни работа, ниту скршена пара, а всушност животот му беше на подобар почеток. Животот е убав и треба да се живее.

## Желба

Имаше седумдесет и седум години кога легна на својата смртна постела. Околу него беа виснати неговите деца кои веќе беа со побелена коса, заедно со своите деца-неговите внуци. Жена му почина пред три години. Беше задоволен. Во животот исполни се што си постави за цел. Беше спремен да умре. Не дека ја посакуваше смртта, и самиот тврдеше дека гладот за живот кај секого е ненаситен, но некако беше рамнодушен кон таа појава од која сите се плашат. Сметаше дека таа страшна смрт и тој темен крај како што сите го замислуваат е само една мала работа. Од другастрана па и да има друг свет мора да е многу подобар од овој, затоа што никој не посакал од таму да се врати. Некои беа убедени во замислата дека нема враќање. Но тој секогаш гледаше рамнодушно на големите стравови дури и со некоја скриена надеж дека се порти кон некој вид на повозвишено постоење. Често имаше навика да рече: “Ова... ова е животот. Ова што го чуствуваш и гледаш сега. Не станува подобро, но гледај да не стане полошо. Сите сме осамени одвнатре но треба да се гледа надвор од себе. И ако мислиш дека си сам тоа е само уживање во самосожалување а понекогаш и лудило од стравот пред непознатото.“ Страдаше од рак на гради, му се појави поради тоа што немаше доволно волја да се откаже од тутунот. Каде и да се движеше околу него се шireше никотинска аура од цигарата што постојано му беше меѓу прстите. Состојбата му беше влошена до краен степен, кашлаше непрекидно и тешко дишеше. Не стана од кревет веќе 4 дена и 4 дена немаше прозборено. Го беше фатила некоја депресија и често плачеше кога во умот ќе му дојдеше помислата на крајот. Во себе повторуваше: “Ама јас сум јас... како може да ме нема... јас сум јас...” –и како мало дете заспиваше со запалено светло, го презираше мракот како што ја презираше смртта. Си помисли дека најубаво ќе биде да умре во сон, без свесно да се соочи со моментот. Така сакаше да умре. Кога му помина кризата и кога малку му се смири кашлањето стана од постелата и покрај противењата на неговите најблиски собра сила и самиот се искапи, се облече и отиде по цигари. И така седнат на балконот загледан во далечината беше убеден дека ја пуши последната цигара и дека таа ќе го загуши еднаш засекогаш. Тој ден одби да биде прегледан од доктор. Кога заврши со цигарата ја змечи полната кутија и ја тресна во кантата за

отпадоци како кошаркар што прави забивање. По 5 минути му дојде повторно да запали и во главата му светна идеја да ја извади кутијата од кантата:"Можеби останала некоја здрава цигара..."-си помисли и токму во тој момент го стегна остра болка во градите и левата рака почна да му се грчи, но по кратко време се стабилизира. Тој ден реши да се откаже од цигарите. Искрено веруваше дека ако успее да се откаже дека ќе проживее уште неколку години. И навистина, од тој ден не запали ниедна цигара. Истата вечер без негово знаење умре во сон.

Желбата му се исполни. Некои луѓе имаат гледиште дека Господ или Енергијата или Вољата на Универзумот, Вишата сила ги исполнува сите желби секому. Само што некои желби ги престигнуваат останатите, без некоја посебна законитост. Бидете внимателни што посакувате, може и да не се оствари поради некоја ваша предходна желба. –Глупости!

## Мајстор

Мир Ахимсе раскажуваше: Неколку години се бавев со боречки вештини. Дали ми донесоа внатрешен мир и просветлување? Не. Сфатив неколку работи за тие активности. Тоа се техники направени за тренирање на војска, војска која е потрошлив материјал, техники за како да убиеш -а не да се одбраниш. Како да осакатиш-не да се одбраниш. Денес не ни можеш да се одбраниш од противник со калашњиков па биди и 10ти дан. Тие нинџа глупости се измислици за мали деца. Маршл Артс како што ги викаат американците боречките вештини се баш за одбрана на маршали, генерали и властодржци. Единственото што го имам како знаење од боречки вештини е како да убијам, повредам или осакатам со правдање дека е за самоодбрана. А не сум убиец и несакам да станам такво нешто. Немам таков тип на мир од проста причина што единствениот мир што можеш да го добиеш е да бидеш мирен пред претпоставениот. И мајсторите во тие вештини немаат некои мистични моќи туку уживаат во својот авторитет создаден со стравопочит. Така што ако барате вистински мајстор обратете се кај некој автомеханичар, или возач на автобус.

Мир Ахимсе

Исплазен јазик

Некогашниот Професор по Философија Михаил Јордановски попознат кај своите ученици како “Мајкл Џордан”,(а немаше играно кошарка во животот свој) беше еден од многуте пензионери што шетаа низ паркот и седејќи по клупите на сончеви денови правеа бесконечни муабети со своите нови пријатели старци за тоа како во младоста биле ептен манга фраери и колку женски свртеле во свое време, додека поќутливите растураа шах и ги слушаа, а некои од нив беа или под големи дози на лекарства против болести или премногу пијани или пак едноставно наглуви за да чујат што зборува другиот. А најчести теми им беа младоста, политиката-поради пензиите и нормално смртта која веќе ги гушкаше со едната рака. Професорот некако како да насетуваше тапа нота на невнимание секогаш кога муабетеше со своите врсници имаше и еден пријател што го слушаше со внимание но кутриот патеше од мултиплекс склероза и уште некој пореметувања на способноста за памтење. Џордан веќе премногу изреволтиран од фактот дека своите бисери на мудроста ги расфрла на с... склеротични, излезе во паркот и го отвори својот кожен кафен роковник каде обично ги запишуваше забелешеките што се треба да се купи од продавница и дали млекото поскапело за два денари, сврте нова страница и реши да напише свое гледиште за смртта – моментално најактуелната тема на неговата генерација, се надеваше дека тој есеј ќе биде животна поука и за наредните генерации. Еве како изгледаше неговото последно дело:

“Ако знаеме дека сме бесмртни нема да мрднеме, ќе живееме совршена состојба на духовна стагнација –совршена состојба на смрт. Кога знаеме дека сме смртни, се надеваме на бесмртност или пак ја проколнуваме нашата смртност и работиме понапорно да го подобриме нашиот живот и нашиот свет во кој сите живееме.

Ако знаеш дека нема да има задутре, нема да оставиш ништо за утре.

Ако знаеш дека ќе умреш, нема да го одложуваш твоето усовршување.

Ако знаеш дека имаш рок, ќе работиш повеќе на себе.

Ако се плашиш од смртта тоа е страв од неволјите во животот.

Ако не се плашиш нема да размислуваш претпазливо.

Ако размислуваш претпазливо ќе бидеш безбеден и обезбеден.

Што и да правиш смртта ќе дојде, важно е што се ќе направиш пред неа.

Нека не ти биде стимул за работа тоа што ќе умреш или што ќе остареш нека ти биде стимул твојата љубов кон луѓето и работата која те исполнува.

Плодовите на твојот труд нуди ги само на гозба-(не секогаш)- за со тебе да ги јадат луѓето а од семките од тие плодови ќе израснат рожби кои ќе им пружат храна на идните генерации. И твоето име ќе биде спомнувано во здравици од оние кои ќе те паметат и од нивните деца, зошто ако сјаеш во самотија никој нема да ја види твојата светлина, за да сјаеш треба да работиш на себе, себеспознавање и себеусовршување, каде те води духот- душата твоја следи го тој пат, но прави компромиси ако тој пат те води во пропаст или смрт.

Она што е најважно е да се најдеш и да заземеш став. Да се изразиш за да бидеш сфатен. Без тоа не се знаеш ниту себе ниту пак некој те познава, зошто оние кои тврдат дека те знаат ретко кога ги кажуваат твоите квалитети, попрво избрзуваат со набројување на твоите маани и недостатоци. Бог не е неправеден да го заборави твојот “труд од љубов”, него чувај го во срцето и во умот и тој ќе те чува каде и да те испрати. Секогаш не испраќа во неправди за да ги исправиме, не испраќа кај неуки да ги научиме и кај болни да ги излечиме. И што повеќе растеме во својот развој тоа сме повеќе искушувани дали ќе се откажеме од љубовта кон животот. Ако сме праведни ни ги смирува непријателите. А неверниците нема да горат во пеколот, бидејќи Бог кој е самата љубов не создал пекол, тоа се лажги за создавање страв кај простите што потекнуваат од храмовите, пеколот е лудилото на неправилното живеење, тоа е болеста од вирусот наречен “уште”-незнаситност, стрвност, алчност што ги врти луѓето едни против други, гордоста е најкраткиот пат до ѓаволот-до негативното, до се она кое го уништува човекот одвнатре и однадвор. Надеж имаат оние кои виделе во мислите подобар свет, кои веруваат –кои знаат дека може да се живее убаво и за себе и за сите други. До кога ќе ги игнорираме знаците, до кога ќе ја занемаруваме и отфрламе понудената љубов? До кога ќе шетаме низ толпи каде никој нема да ни се насмее, и ќе се возиме во јавен сообраќај каде културно се игнорира сечие присуство? И каде помладите не стануваат на постарите? До кога ќе бидеме ладни кон подадената рака? Кога ќе го напуштиме мракот и ќе тргнеме кон светлината? Кога ќе бидеме спремни да ислушаме трпеливо и да дадеме додатен напор. Ни Бог ни луѓето нема да ве казнат, ќе се казните самите себеси. Убијците биваат убивани од убијци, крадците се осудени од друг вид на крадци, ако тргнете по патот на неправди што мислите со какви луѓе ќе бидете опкружени? Ако имате златна средина во живеењето и хумана дисциплина во однесувањето, зар ќе останете ненаградени?

Ако им плукнете во лице на смртта и ѓаволот и сите нивни синоними зар нема ваш сојузник да биде Бог или со друг збор Љубовта?

Физичката смрт е двигател на животот, а духовната смрт забрзано води кон физичката. Имаме сила да ја спречиме нашата духовна смрт преку љубов, а знам дека никој не сака да умре. “

Отткако го заврши есејот ги скина двете страници од својот роковник и почна да чита што напишал. Некаде кај пасусот изразот “труд од љубов” почуствува остра болка во левата рака и како што ги држеше страниците рефлексно ги стутка со несвесен стисок на раката, кога веќе ги испушти беше уште една жртва на смртоносен срцев удар. Неговите пријатели-пензионери во паркот некое време мислеа дека заспал на клупа па не го вознемируваа, им

требаше некое време да сфатат дека е мртов кога забележаа дека му е исплазен јазикот и да викнат брза помош. Неговиот склеротичен пријател потоа цела недела ги прашуваше зошто Миле не доаѓа во паркот. А неговиот есеј за смртта, кога се расчисти гужвата остана како парче отпадок стуткан покрај клупата, тука поминаа две деца –преставници на новите генерации, едното од нив беше постаро и го караше другото зошто ја фрлило кутијата од цигарите(што скришно ги пушеа) на патот, го советуваше ѓубрето да го фрла во канта и му зборуваше за екологија, и за да даде пример го забележа "отпадокот" покрај клупата го зема есејот и кога виде дека ракописот е неразбирлив го стутка како топче и рече: "Види го ова!" –се стрча накај кантата за отпадоци направи двочекор и викајќи во скок:"Мааааjкл Џооордааааан!" –го заби есејот во кантата за отпадоци. Помалото дете секогаш кога фрлаше ѓубре го имитираше својот пријател, дури еднаш и си го гризна јазикот при слетување, бидејќи некогашната 23ка на Чикаго Булс секогаш забиваше со исплазен јазик, ионака Професорот Михаил Јордановски беше попознат кај помладите како "Џордан".

"Коренот на сето зло"

Луѓето често велат: "Не се важни парите." Некои ќе речат дека тие што го тврдат ова се без пари затоа така зборуваат. Но и кога ги имаат тие што немале не ги ценат многу ако се со чисто срце, други пак не ги ценат затоа што им го остваруваат меракот. Трети не ги ценат парите затоа што сакаат да усреќуваат други со нив. Тие што велат "Треба да научиш да ги цениш парите" се плашат да не ги изгубат залудно. Но едно е сигурно како што кажа Ајс Ти од групата Бадикаунт во една песна: "Пари!-коренот на сето зло". Но сериозно, зар е филозофски логично да се убиваат луѓе за хартифчиња? Коренот на злото е релативна работа.

Анарх

Ме викаат Анарх, тоа е моето вистинско име, сам си го одбрав од една компјутерска игра. Ги запалив сите мои документи тргнувајки од пасош, лична карта, диплома од средно, индексот, извод, државјанството и сите други смешни мали лифчиња од типот на "ученичка книшка" системот неможе да ме најде по тој пат. Ама живееме во време на камери на мобилни хаха циа, ка-ге-бе и џејмс бодн гомна јадат за малолетничка што со палец куца пораки на мобилен 300 000 пати побрзо од брзината на светлината. Тотално набљудување. И голема слобода на информации, и лесно се доаѓа до нив. Да ве известам дека си го менувам имиџот и местото на живеење често, знам 8 јазици и разбирам уште толку варијации, никогаш не користам телефон, недај боже статичен, не плаќам во кредитни картички туку само во кеш. Изгледа дека од чиста досада почнав да им наштетувам, но им наштетувам за да им помагам на сиромасите-а сиромасите сум јас-хехехахахаа-не се заебавам секој збор го мислам. На кого тоа? На нив. На "ТИЕ". Под "ТИЕ" ги класифицирам сите злобни луѓе. А под "нас" оние групи на разумни, интелегенти и креативни луѓе со чисто срце што не се однесуваат ко морони. Е сега мене ме нарекуваат некаков си анархист иако тој поглед ми е малку шалив и парадоксален. Неможе да има анархија, апсурдно е. Глупи ли сте? Тие што се залагаат за анархија-слободно безредие пак се групираат и пак прават некакви здружувања за да станат посилни (најчесто за тепање) и пак друштво-систем-општество. Баталете ги тие црни униформи и смешни беџови со пентаграмнолико А знакче. Костури и Ѓаволи и Нинџа желки. Па да тоа е на тоа ниво. Има два избора. Едниот е да се придружиш на војничкиот тренинг на образование и робски напори, да тие се ќе ти средат од почеток до крај, дури и место за закоп-резервирано со гаранција. Вториот избор е сам да си отвориш бесконечни избори на дејствување за себе. Нека не те лажат. Во главата секогаш си сам, никој не те знае подобро од себе. Научи да си бидеш сам на себе и најдобар пријател и татко и мајка и брат и сестра, затоа што реално си оставен сам на своите неизлечиви ментални и метални маки. И

не прашувај “Како се калеше челикот?” Ќе видиш. А да и од време на време најди некоја личност за ебење -препорачан третман против нервоза и стрес. Ако ми го прочиташ името наопаку ќе го добиеш зборот Храна. Тоа значи дека никогаш не ми е доста од било каква храна(храна, секс, алкохол, уметност, убаиини) и од било какво знање. Доста злато во зборови ти дадов, а ти што имаш да ми понудиш?

Анарх

Крајот

“Ако продолжиме вака ќе ја уништиме земјата.”-рече некој човек. Неговиот соговорник се насмевна со тенка насмевка покажувајќи ги песјаците рече: “Немаме таква моќ, но може да се уништат луѓето на земјата а инерцијата за тоа е неприметна и прејака, а ако ја надминеме тогаш не сме веќе само луѓе ќе станеме нешто понапредно. Надминувајќи го егото ќе се надминеме себеси а нели ни е тоа целта? Смртта не е крај на се’ -крај е на твојот живот овде. Светот може и без нас мислиш дека кога ќе заспиеш светот и луѓето застануваат, или кога ќе умреш? Не е добро да гледаш кон својот крај(не за џабе Мијамото Мусаши во “Книга за петте прстени” напиша свое правило да не размислува за смртта), добро е да гледаш кон “крајот на уништувањето”.”

# Најсовршената форма

Еднаш еден Мајстор на филозофијата ме праша:

"Која е најсовршената форма?"

"Топка."-одговорив.

"Зошто?" –праша.

"Затоа што при иста плоштина од сите геометриски тела има најмал волумен. Целата природа се стреми кон таа форма. И меурите под вода се точести. И ѕвездите и планетите имаат форма на топка."

"Не, не топка. Најсовршената форма е... спиралата."-изговори реално и квази театрално со цврст поглед.

Отпосле размислив дека можеби е во право, деоксирибонуклеинската киселина популарна како Де Ен А има спирална атомска форма, а и нашата галаксија Млечен Пат е спирална галаксија а тоа се една многу ситна форма на спирала и една многу огромна форма на спирала што раѓа космополитско дуално признавање на универзалноста на поимот спирала. Сега пред малку размислив што од тој разговор со стариот мајстор по филозофија остана и каде се' се наоѓа спиралата во реалноста и природата и ми текна на бургија, за средство за контрацепција кај жени и  и графички преставени синусоиди на емитирани бранови. Случајно се сетив дека мојата  долга кадрава коса имаше спирални прамени, а дебелиот стомак на мајсторот по филозофија имаше топчеста форма. Ама сериозно дали е спиралата симбол за љубов и живот и нераздвојност и се' што е добро? Имаме две главни нишки споени со милијарди на ента релативно мали или големи елементи, како две личности споени во љубов што даваат креација. Суровиот камен може да е посовршен од рафинираниот и обработениот. Што е совршеност на крајот на краиштата? Нема смисла... да тупам баш сега. Ај размисли место мене па кажи ми го "дефинитивното решение" што и не постои.Совршеноста е ладна фригидна кучка. Животот не е совршен и баш поради својата

несовршеност е убав.

Фенерот и Бурето

Кога Александар Македонски беше на почетокот на своето патешествие, и кога неговата моќ растеше благодарение на походите на неговиот татко Филип –варваринот (како што го нарече Херодот во своите историски списи) кој беше првиот Македонец што ги покори грчките племиња, слушна за гркот по име Диоген и реши да го пронајде бидејќи Александар Великиот сакаше да ги наградува мудрите. Кога го најде еден фенер со свеќа му гореше покрај бурето во кое живееше. Диоген беше толку швркнат философ што како удрен со мокра чорапа во сред бел ден со запален фенер се шеташе меѓу луѓето и го "бараше човекот" а со тоа иако во очите на простите изгледаше лудо, тој всушност ги исмеваше луѓето кои тврдеа дека хуманоста е позитивна особина, всушност го исмеваше целиот човечки род со неговиот лицемерен и суетен морал за поимот "човек". Александар му рече на Диоген дека ќе му исполни една желба што и да побара- како награда за неговите дела... Диоген го погледна Александар и бидејќи Александар качен на Букефал го затскриваше сонцето и правеше сенка Диоген ја изрази својата желба:"Сакам само да ми се тргнеш од Сонцето". Александар се насмевна бидејќи го сфати одговорот на философот, го поздрави и си замина да го освои светот(Што воедно беше и планот на итриот Аристотел: Да натера моќен варварин- Македонец да ја шири елинската култура, преку меч и перо.).

Простите луѓе се уплашија од тоа дека Александар ќе го погуби Диоген, бидејќи ја сфатија таа реченица како навреда, а вистинското значење се криеше во тоа што знакот на власта беше сонце со осумнаесет краци што стоеше на штитовите од Македонската фаланга,(што по векови е ископан истоимениот симбол на штит во Македонското село Вергина, е симболот е

попознат како “Ѕвездата од Вергина”(Вергина=девица -во превод-во случај да се бара скриено значење кое можеби е поврзано со христијанството-кој како си верува...) а всушност Александар го канеше Диоген да дојде во неговиот двор да му служи, но Диоген му даде до знаење не дека не сака да биде засенет од никој како што би помислиле простите, туку дека не сака да работи некаде каде нема да биде слободен да ужива под сонцето(ќе има дожности), а власта сепак ја почитува и тоа од голема далечина и дека сепак му се восхитува на симболот Сонце, бидејќи тоа е најблискиот најсветол фенер што ги осветлува појавите на луѓето за да го пронајдат човекот. Диоген зборуваше многу, и правеше многу глупости под сонцето, но не потклекна на оние кои го нарекуваа лудак, и не престана да истражува и размислува кога му велеа:”ајде сега не филозофирај”-затоа поради неговиот фенер и буре и денес го знаеме неговото име! Јас велам: “Духовниот пат и неограниченоста во моќ и себеспознание се од клучно значење на откривање на тајната вистина. И секој треба да си го следи поставениот пат ако е правилно упатен од постарите кои држат патокази низ животот насочени кон ултимативната тајна возвишена вистина која е потемна од ноќта и е посветла и од Сонцето.Патоказот секогаш треба да е кон живот!”

## Зен

Верувате дека поооранo имало некоја цивилизација што била понапредната од денешната и технички и морално? Тие приказни каде цели компјутерски сервери се сместени во еден дијамант што го носи принцезата на златен ланец околу вратот и каде “отвори се сезаме”(или нешто во тој стил) е гласовна шифра што ја регистрираат сметачи на некоја ризница со аларм и стапици и каде дејството се одвива во даааалечно минато а всушност се е мистично и апсурдно модерно а воедно древно и поубаво од тоа што вистински е-Е токму тие приказни се исполнети со визии за подобра иднина и надежи и идеи за нешто што може да биде. Воедно истите приказни се исполнети со еден куп нереални глупости ама и катализатори на фантазијата што дава напредок. Приказни од типот на Атлантида, (модерно залажување за минатото)демек тие во Атлантида имале подморници стотици години пред Платон(1*п.н.е) да ги спомне, а Платон веројатно повеќе од загреаноста за мистична потопена или подводна земја го радувало фактот дека луѓето-иноватори измислиле канализација за да има кај да с... соработува со луѓето.(во стара Грција на плоштадите имало јавни клозети на кои можело да се олесни човек во јавност) Денес ефектите од тие фантазирања се во уште помистична форма затоа што повеќе има минато зад нас. И ден денес луѓе без научен карактер веруваат во старите надминати верувања, глупостите како хороскоп, астрологија(што не е наука иако стои зборот логија во неа), дланкологија(а да оваа е прифатена за наука на институтот во п.м.), гледање на кафе, гравчиња, камчиња а не веруваат во гледање со сопствените очи и размислување со сопствениот ум. Или оние што проповедаат енергии и филозофии од типот: “ако пеперутката во Индокина замавне со крилцето прави Торнадо во Тексас” –тоа е исто како да речам дека ако испушам цигара сега ќе направам геноцид на популацијата во Алфа Кентаура. Медитацијата е корисна –да но само за одмарање. Истите попрво би дремеле пред телевизор(зашто компјутерот е дело на ѓјаоло), или би правеле физичка работа одошто

читаат( да дознаат што се дознале со труд пред нив луѓето за законитостите на светот или да дознаат што вистински било пред нив) затоа што се плашат дека така ќе се срушат нивните ограничени вредности и “супериорна моралност”. Тие се луѓе кои не се менуваат и кои не истражуваат и кои не пресудуваат сами за себе тие се мрзливи души во активни тела-робови зомби и мислејќи дека се слободни се како кукли на кукларот тие што прават креативни скокови се оние кои се трудат од едноставната љубов кон вистината-не сопствената вистина туку реалната вистина од која сите зависат и истите им ги замрсуваат конците на кукларите и понекогаш ги кинат а кукларот мисли пак дека му се замрсиле поради негова грешка. Тие луѓе верните Барбики-плавуши и Химени-Ариевци на кукларот. А кукларот кој е? Оној што ја лапа моќта а ти му го лапаш “на него”... Сакаш да бидеш мртва свињосласна кукла или трагач по вистината и сладострасен уживач во убавините на слободата?

Работа да но насочена кон што? Тенки хартивчиња направени од исечените дождовни шуми што создаваат озонска обвивка? Пари исперени во крв? За да ја задоволиш страсната свиња што се крие во секој од нас? Истата свиња која навечер те тера да хараш по кујната во потрага по нешто благо? Истата свиња што те тера да запалиш цигара иако ти создава проблеми? Истата свиња што живее и се размножува во својот измет? Наградите во потрагата по пари и слава имаат голема самоуништувачка и конзумерска природа. Така сакаш да живееш? Опкружен/а со илузии? Заситен/а од лаги? Така сакаш да се самоуништуваш?

Работа насочена кон вистината, убавото -Да. Ако си доволно неинформиран/а да ме прашаш или да се прашаш:”А што е вистината и убавото?” оди читај хороскоп и нека ти гледаат на кафе! Или лечи 8*рак на мозок кај биоенергетичари! Вежбај таи чи чуан и стај се со боксер во ринг па ќе видиш што е Зен!

1*п.н.е.= {после настраните експерименти}некои го толкуваат и со изразите : пред наша ера, или пред новата ера.

8*(Рак животно кое оди назачки, следствено на тоа исто и име за популарни болести што влијаат назадувачки на организмот и резултираат со предвремена ејакула... ова не предверемена смрт.)

Веселите Хетеросексуалци

И го покажа својот есеј за сексуалноста на луѓето на својата девојка, есејот одеше точно и прецизно вака:

“Поделба: според Фројд сите луѓе се бисексуални по ментална природа, сите до еден и една фантазираме повремено како би било со истиот пол од чиста љубопитност, женското да види како му е на машкото, а машкото да види како му е на женското. Кај “нормалните” како тебе педеру и лезбејко во душа е практично да не ја преминуваат границата, дури и сме си ужаснати со инстинкити од типот “не ме допирај сексуално ме малтретираш”-ранг. Дури некои поради својата хомофобија несакаат ни да гушнат пријател од ист пол. Хетеросексуалци се оние кои во пракса имаат секс само со спротивниот пол, (Хомосексуалци иклучиво со својот пол во пракса-на дело) и општо популарно се фалиме(ние хетеросексуалците) дека се перверзни, а перверзијата кај нас се темели вака: кај жените перверзното е пушење камен –здрвен-наоштрен и наежен к*р. ( односно масирање и подмачкување на пенисот со оралната шуплина и јазикот со цел да се стимулира партнерот за попотентен сексуален однос- драги почитувани колешки), а кај мажите задоволството на лижење на тасма, невино, младо, меко, топло пиче мммм...,(манијакална збрдаленост и лигавење слично на хранење или лижење на проследено со пријатна миризба и течности кои се чуствуваат насекаде по лицето, потребна е вештина на бакнување на усните на вагината и максимална подвижност на јазикот кој преку ураганска стимулација ќе го претвори клиторисот (кој се наоѓа на врвот од вагиналниот процеп кој не носи на одмор во рајот) од зрно синап во кикиритка драги колешки пријатен ден се најубаво и нема ли да ме поканиш на кафе да се позаебаваме и “доебавајме” да се ебеме? –(Нереторско прашање.) Јас не гледам ништо перверзно во овие активности се додека ми го пушат женски и додека “орално ве

доведам до ексатаза без да земаш екстази”. Немојте со дроги. Речи не, не биди глуп/а. Држете се до свршување во уста како врв на вашата дозволена балканска природност научена од порки(двојно значење преведи си од англиски ќе видиш што сакам да потенцирам)-(за оргазам при орален секс се мисли на двата пола наизменично или во 69ка) Така што не се плашете од педери и лезбејки драги ментални биосексуалци и реализирани хетеросексуалци. Има полно педерастични типови што не се педери и вртат жени како луди, а има и мачо фраери кој се невидени хомофоби и константно го претвараат својот страв од сам себе во омраза против хомосексуалците, и стално тврдат како сакаат да тепаат педери, а уствари сакаат да се ебат со нив. Хомосексуалците се доволно репресирани од латентните педери и од мачо педерите за сеа и јас да ги напаѓам, мене не ми пречат дури не сум ги ни видел иначе би ги скршил –се шегувам-(е овде е фер да се стави изразот -се заебавам- зошто се работи за исмевање, јасно!? “педери стоп” не ми смеетат зашто не се дружам со “нив”-“ненормалните”-“настраните” –нели е многу лошо да се нарекуваат така луѓе што се само поразлични во сексуален поглед? А за вистински настрани ги сметам тие што буквално јадат гомна (има на интернет да ти се згади живот) што се мочаат и фистин и безболпалкинг, педофилија, инцест и што се не... има што да се види на интернет. И да несакаш ќе ти излезе некоја реклама за такви гнасни порно сајтови. Овој текст го напишав за да ја дигнам сукњата на колешките... ова не за да ја дигнам ногата на колешките на рамо... тоест за да ја дигнам свесннота за тоа како не треба да се постапува со геј луѓето. Можеш да уживаш во сексот и тоа да те прави весел/а без да бидеш геј, нека не те потресува твојата природа според вулгарниот Фројд сме настрани и педофили, и педери и лезбејки и инцестоиди, имаме и анална фаза и што се’ не, само што во мали дози ги доживува секој и на мала возраст.Кога созрева човекот си го одбира сам начинот на живот, најчесто според тоа што го привлекува-мене сексуално ме привлекуваат жени.

Човекот “истражувал” а може е и во право прашај се сам/а себе ама биди искрен/а кон себе. Јас сум си весел(овој збор во македонскиот јазик има значење на постојано добро разположение, “дигнат сум”-во облаци кога ќе помислам на уживање со љубовница) хетеросексуалец, а геј движењето им го оставам на трагачите по американскиот-грчкиот-римскиот-империјалистичкиот сон нека го практикуваат на нивното качување до врвот на големиот дигнат пенис кој кога тогаш ќе спласне. Со други зборови љубени колешки секогаш сум за репродукција да не сакате да учиме и работиме заедно.

Да ја славиме креацијата на природното!

...а инаку сериозно хомосексуалноста според мене е експериментална фаза во развитокот на човештвото, доаѓа од исток во старата елинска култура, па влегува во оргиите на римската империја(затоа што Римјаните ги имитирале старите грци) “се расцветува”(на големо) во Американската Империја-НО можеби е параноична мислава но тврдам дека: Промовирањето на хомосексуалноста од доминантана империјалистичка култура е само за контрола и стерилитет на популацијата, еден од методите да се намали пренаселеноста на планетата земја, односно хомосексуалците score неможат да имаат деца, а некој каубоец од врвот се уплашил дека ќе нема место за неговиот ранч и за неговиот мускулест градинар!“

“И ова мислиш да го читаш пред цел аудиториум на факултет?” –го праша таа.

“Да, психологијата е многу темелна наука без јасна основа ама има добри факти за животот.”

“Ама сите ќе помислат дека си педер!”-почна да му се лути љубовта на неговиот живот со која одеше веќе цели 6 месеци.

“Ме боли кур... од ебење! Ќе ги ебам сите у мозок и професори и студенти!”

“Ама стварно ќе помислат дека си педер.Да не си полудел? Се шврркнуеш?”

“Вие жените сите сте исти!”-и возврати со лажна лутина.

“Како тоа?”-праша девојкаму.

“Сите сте ми до тука.”-ја стави раката на појасот.

“Ти стварно си се попедерчил, што сеа сакаш да кажеш дека сите сме само за пушење или дека ти е преку кур од жени?”

Сакам да ти кажам дека се заебавав, сакав само да ти ја видам реакцијата, никогаш не би држел ваков глупав говор на факултет. Колку сте само вие жените поводливи.

Хомосексуалноста, бисексуалноста и хетеросексуалноста се прашање на личен избор,

јас како балканец сум хетеросексуалец под дефолт!

Доста беше теорија време е за пракса.

Тој само го извади својот “меч на машкоста кој се наостри” од зјапање во нејзините полу-разголени гради, а таа се насмевна со “курвинска насмевка” и почна мајсторски да му се потчинува на вистинската природа на работите очекувајќи возвратена орална и неорална љубов. Ништо не можеше повеќе да го развесели овој хетеросексуален пар.

## “Воинствен Метал”

Младиот човек со оригинално име и презиме Табула Раса, некако се најде во еден “подземен” а надземен локал. Имаше кратка коса, младолико лице од кое му беше избричена слабата брада што ионака ја немаше, седеше дуваше цигари, се загледуваше во девојките што му се допаѓаа а тие што не му се допаѓаа го гледаа со истиот поглед како што ги набљудуваше вицешампионките на неговата желба. Знаеше дека џабе е да дремеш во некое ќоше притиснат од културниот пристап кон девојка, и колку и да изгледаш привлечно таа нема да дојде да и да те бакне, нееее тоа би било лудило... за женските а остварување на фантазија за машките.“Што да се прави?” –се запраша себе си и продолжи троа поетски:” Та нели е ова мојот живот и мојата младост? Зар ќе ги преседам како некој што умрел во седечка положба и душата му испарува кон таванот неможејќи да ја достигне слободата на небесните височини?” И таман кога почна дополнително да се подзанесува еден внатрешен глас во себе му рече:”Ај не сери! Ја гледаш црнана самовила... станувај одма и да се запознаеш!” И така додека во позадина бендот зеваше и руеше и ждригаше некоја песна од некој друг бенд што ја преработил од трет ( и се така во Плус бесконечност) случајно стана на рефренот и како на некој лош пијан каубојски филм почна полека да и се приближува, му се стори дека се пробива низ толпа од готик вампири, повеќето гордо носеа пентаграми извадени над црната униформа, а тие што носеа крстови им беа превртени или наместо крст имаше паметно смислена форма на крстовиден нож на која е распнат Исус, некако се чуствуваше виновен затоа што не е облечен во црната униформа и затоа што сите околу него имаат долга коса а тој нема, веројатно беше единствениот што носи вистински сребрен крст но под маицата, доаѓаше тука затоа што го сакаше звукот на електричната гитара и уживаше во гледање на убави девојки. И се приближи. Му беше свртена со грбот, па мораше да ја буцне по рамото. Таа се сврте и тој театрално проба да глуми фраер со спремена реченица од домашната работа по глума: “Очигледно е дека ми се допаѓаш инаку не би ти пришол... да се запознаеме:

Јас сум Раса.” и за жал од нејзиниот поглед и од нејзиното:”Што викаш- не те слушам?” сфати дека не му успеала стратегијата. И тогаш и се приближи до увото и само повтори: “Јас сум Раса. Ти како се викаш?” “Јас сум Јулија.” –“Насмеана е. А чим се смее се радува на тоа што го гледа.”-си рече Раса.

”Јулија!-брзо продолжи- “знаачи ти си таа што го уби Ромео.”

“Не татко ми не се вика Шекспир, Господ се вика.”

“Попрво би рекол дека се вика Ѓаволот.“-рече покажувајќи накај пентаграмот.

И тука успеа да ја насмее и да се насмее како што тоа често педерски го глумат машките смеењето со девојките, а богами и обратно и среќно правеа муабет некое време дерејќи си се на уво колку што ги држи глас.

Наскоро почна масовна шутка и буткање замафтување со коси и раце и нозе и судири на хаотични тела кога луѓето почнаа да лудуваат како електрони без оска кога таа му рече:”Ти не се шуткаш?” А тој одговори:”Јас на шутко ли ти личам? Попрво би се напил по една пијачка со тебе на шанк.”

И тогаш Јулија од срам или од кујзнае што му рече: “Епа ај ти донеси пијачки да не ги оставам другарките сами.” Раса се насмеа со саркастична насмевка и рече: “Не сум ја ни куче ни батлер. Право да ти кажам ме заболе курот и за другарките и за сите други женски овде освен тебе... ај на шанак па ќе се вратиме ко џанак.” И ја зема под рака како веќе да ја освоил и така со држење за рака дојдоа до шанкот. Нарачаа за пиење и додека чекаа да стигнат пијачките без двоумење запали цигара од марката Мразокршач и почнаа релативно понормален муабет.

“Сите луѓе овде се во црно како да носат униформа и сите имаат долга коса...се некако ми се чини тоа како некаква рамка “

“Хорди на злото!” –гордо ги исклацифицира и пофали нејзините сакани.

“Хордите на злото носат зелено и се војници што убиваат, овие војници се борат за идеалот на Делчев Гоце, нели тој рече дека го разбира светот како поле на културен натпревар меѓу народите а Метал музиката е вид на културен натпревар.Затоа и доаѓам на вакви места и нормално за пички.”

Повторно ја насмеа со својата искреност и таа за волја на младешката морална дрскост и за волја на созреаната извежбана природна безобразност извежбана уште од најраното деттство со првите “срамотни” зборови рече: “Па пичка без кур неможе.” Не ни размисли за тоа дека можеби таа тврди дека е евнух или дека нема муда, но ни два ни три ни сто тринаесе ја бакна со краток и сладок бакнеж на усните. И наместо да продолжат и да се вклучат во оргијашкото расположение со традиционалното драпање и лапање на сепаре, или на брзото ебење без кондом во валканото веце тој направи нешто невидено. И зема број и без никаков изговор замина. Кога веќе беше излезен од местото на настанот слушна чекори зад себе- таа заљубено трчаше по него и кога го стинга му рече: “Никој досега не ме бакнал така убаво, тој бакнеж ќе го памтам засекогаш.”

А тој се насмевна и додаде:”Гледај да го запамтиш до утре.” И наместо традиционално да ја бакне на разделба ја гушна а кога таа се сврте да си оди ја плесна по газот. Јулија целата во облаци се врати во просторијата со никотински облаци и почна весело да им раскажува приказна на другарките почнувајќи ја со:”Каков фраер сум фатила еј...” додека тој се мрзнеше чекајќи го утринскиот автобус во мракот пушејќи цигари ко на норма и наместо возбудено да размислува за неа размислуваше за “воинственоста” на металската музика на културно ниво...

На автобуската имаше залепено аматерски постери на музички групи што се

саморекламираат.

Разгледа околу себе се сврте на десно и го виде овој постер:



**„Јапонски модерен кабуки театар“ во соработка со музичката металска група „Демонизација“ ви најавува настап викендов на добро познатото место, во добро познатото време, овој културен настан е финансиран од младите ентузијасти и уметници кои не се плашат од слобода на израз, слободен влез за цела публика! Отпор!**

Кога се сврте на лево го виде другиот постер:



**Готик Метал Бендот „Светиот Грал“ познат по своите балади, има промоција на својот прв албум „Сочувство за ѓаволот и неговите ангели“ во добро познатото место, и добро познато време, на промоцијата очекуваме одзив на сите вистински готик металци! Бидете таму!**

Се сврте кон третиот постер и го разгледа:



Рап сензацијата „Зебра Воинот“ и реге бендот “Бавната желка“ ви нудат симбиоза на рап и реге, не пропуштајте да се опуштите! Голема рап и реге симбиоза на отворено.

Бидете таму-бидете тука!



*Бендот „Гилгамеш“ ве поканува на културен настап, каде ќе се изведува музика на традиционални инструменти од Сумерската култура, во комбинација со абориџинско диџириду, и импровизирани инструменти како надоградба на веќепостоечките традиционални инструменти од камен и дрво.Концертот е инструментален и нема да има вокализација. Се молат посетителите да дојдат во добро познатото место, во добро познатото време, ако посакуваат да го проследат овој концерт од универзално значење за практиционерите на јога и медитација.*

*Повелете да уживаме во празнинаната на еквилибриумот.*

Табула Раса се стави во мисла. Дали воопшто да и се јави на девојката што ја запозна таа вечер.

Сигурно таа ќе сака да оди на овие концерти и настапи.

Така преиспитувајќи се себеси веќе го слушна моторот на автобусот што доаѓаше од далеку, ја изгаси цигарата на работ од корпата за ѓубре, и се освести од ладното време – глетката на автобусот што доаѓа го орасположи, затоа што си одеше дома-подалеку од овие глупости.

Иван Стојановски